# СЕНКАТА НА СОНЦЕТО

## Прв дел: Патот на мечот

ИВАН СТОЈАНОВСКИ

# Предговор

Првата реченица од секоја книга почнува со Предговорот, наспроти инстинктот за скокање на предговорот и доаѓање до приказната што поскоро и посебно моментот на прв впечаток од првите неколку реда по кои се дава “инстант суд” за целото дело.-таквите читатели најчесто пропуштаат добри книги затоа што тоа и е целото внимание што им го посветуваат. Ако го читате ова не спаѓате во нив. Тоа е сосема неважно затоа што за да се оформи мислење за едно книжевно дело треба барем да се прочита целото.
Една напомена е дека овој роман е за возрасни и не се препорачува за деца дури и под назор на родител и старател затоа што содржи сцени на насилство, секс, употреба на алкохол, и многу “пострашно” од се’- филозофија што поттикнува критичко размислување. Иако сум пацифист во реалниот живот, од книжевен аспект тоа се моментите што највеќе ја карактеризираат епската и научната фантастика, но ова дело дава македонски книжевен одговор влијанието на глобализација во однос на овие жанрови, затоа што експериментално и промислено ги сублимира повеќето застапени архетипови на конструирање на ваков тип на дело а воедно ги доближува преку карактеристичен локален хумор и иако избегнувам претерано пародизирање и се фокусирам на тоа авантуристчкото доживување на самата приказна да биде верно за внимание и воедно забавно.
Продолжението подетално објаснува теорискиот дел од романот од компаратистички и книжевен аспект.
Застапените класични архетипови се модифицирани во улога на книжевниот обид за иновација. На пример во однос на херој и антихерој оформувам една златна средина што навидум естетски повеќе тежи накај антихеројот, но крајно го симболизира моралниот хероизам. Исто така е воспоставена врска помеѓу преминот од "правичниот херој"-"еретикот"-"платениот убиецот"(преминот во антихерој)и кулминира во улогата на "хроничарот" во ликот на Паганот. Потомокот на Паганот, Џу-Гој е преставник на улогите на "лик со темно минато што доживеал редемпција", "слепиот поет", "шетачкиот филозоф", "бунтовникот" што кулминира во улогата на "учителот". Следната прогресивна паралела повлечена во текот "праведниот осветник"-"трикстерот итрец"-"варваринот"-"ковачот"-"љубовникот"-"бунтовникот", "ослободувач на робови"-која што кулминира во улогата на "таткото" е преставена преку ликот на Еладан. Последната паралела е преку ликот на Солке што ги преставува архетиповите на "младиот јунак", "масторот на боречки вештини", "трикстерот-итрец"(како наследена особина на својот татко), "магионичарот-волшебникот" (во сооднос со научната фантастика бидејќи целата "магија" се прави со технологија) и којашто кулмира во улогите на "научникот" и "спасителот".

Тоа што женските ликови во романот се преставени главно како жртви и нема ниеден главен женски протагонист е противење на вештачката унасилена тенденција во овие

жанрови да се прават набрзина смислени и премногу моќни женски херои само за да ги има, што во основа е понефер пристап кон темата родова нееднаквост бидејќи е провидно, одошто да се престават во конекстот во кои биле третирани да речеме во "темното доба"(што и е инспирација за херојската фантастика) за да се дојде до смислата и коренот на нееднаквоста преку истакнување и да се помогне да се надминат нееднаквостите. Ликовите во овој жанр како ликот на "Црвената Соња" создаден оригинално од Роберт Е.Хаурд и развиен понатака од Рој Томас и Бери Виндзор-Смит(и многу други), којашто е преставена како секс-симбол потоа повеќе ги деградира и демонизира жените одошто им помага. Затоа и го превземам пристапот на "истакнување на негативното да се дојде до позитивен резултат" иако и постојат други иновативни решенија и други пристапи. Гледам да ја пренасочам оваа тенденција и да ги истакнам навистина јаките страни кај жените: пред се љубовта, нежноста, издржливоста, промисленоста, посветеноста, мајчинството наместо набрзина да создавам ликови на физички силна жена со огромен сексипил што и тенденцијата во овие жанрови.Комплексната и деликатна задача на создавање женски протагонист ја резервирам за следни книги со оглед на тоа што бара посебно внимание и посветеност. Првиот женски лик којшто отскокнува од овој пристап е можеби Шии-ја која е водач на платените убијци и станува жена на Паганот, таа е вешта со сечиво и "манипулативна" што е еден оглед на општата предрасуда дека сите жени манипулираат со мажите што ги сакаат за свои цели, но во овој случај таа се служи со манипулација да го спаси својот маж од затвор. Ликот на жената на Тилак е оглед на заедништво, разбирање и здрава брачна врска. Девојката затвореник е жртва на сопствените страсти, таа секс сцена е намерно направена да се одвива во зандана да го симболизира притисокот на создавање сексуалната репресија кај жените. Ликот на Рина е директно угнетена жена од силувач - еден од пострашните екстреми. Лера-девојката на Еладан ја симболизира младоста, педагошкиот карактер и поимот за прва љубов. Додека Але очигледно е пред се' симбол на мајчинството, а сестрата на Солке-Лера е двоен симбол на љубов помеѓу луѓе со различно потекло и бидејќи е ќерка од "мешан брак" (воопшто не ми се допаѓа овој расистички термин затоа и го спомнувам да го нагласам за да го смениме) и дека се мажи за Иодел помладиот и се двои од семејството од нерабирливи причини.
Во ниедна инстанца не сакам да дадам впечаток дека жените се подобри за одредени улоги од мажите, ( овој пристап е детално објаснет во својство на приказната) бидејќи сметам дека и двата пола се подеднакво способни за било која општествена улога и еднакви во правата и слободите.
Единствен елемент што е намерно редуциран во романот е употребата на хоророт којшто е многу застапен во формулата на создавање на научна и епска фантастика. Претераната употреба на хорифични елементи ми е одбивна и еден вид „мрачно забегување во недоглед", затоа и не го употребувам. Секоја појава е објаснета со наука. Вампирите се генетски модифицирани луѓе, појавувањето на Демонот пред Солке е тест на магиничарите изведен со холограмска проекција да ја тестираат издржливоста на неговиот ум. Змејот е Тираносаурус и така натаму.
Добрата работа во овие жанрови е што секое дело се залага за недискриминација по било која основа. Дури и замислените раси на суштества во научната и епската фантастика се пандан на постоечките раси на луѓе во реалноста и нееднаквоста помеѓу

нив ја симболизира расната и класната омраза во реалноста. Земав еден општ приод презентирајќи по еден лик од секоја раса на човештвото. Паганот и Џу-Гој се Роми - нација застапена во целиот свет, Еладан е преставник на нордиските европејци, старите словени и античките македонци поконкретно Пајонците бидејќи тие биле највисоки и крупни, Солке(заедно со потеклото на Еладан) и неговата мајка Але се преставници на Караите(замислено племе) кои се мешавина и од Азијатите и Американците Староседелци или политички некоретно "Индијанците". Тилак е преставник на Африканците со темна боја на кожата. "Ухралите" се генерализирани негативци и не ги би поистоветувал со историски или актуелни сличности. Ликовите се така направени да се осврне внимание на една општа дискриминација по основа на бојата на кожата. Бидејќи тој тип на предрасуда е основен за надминување. Самите соодноси помеѓу пријателските ликови -главно дијалозите помеѓу блиските ликови ја подржуваат толеранцијата и соживотот како да е незамисливо спротивното, како и што треба да биде.

Тоа што делото е монтирано да наликува на филмско сценарио е сублимална критика на екранизацијата на автори од епската фантастика како Џ.Р.Р.Толкин, Роберт Е. Хауард, Тери Прачет, Џ.Р.Р.Мартин и многу други.(или небројните автори од научната фантастика) Затоа што филмовите и сериите направени според книгите се само изџвакана верзија што се сервираат на гледачите кои не биле читатели на истите- но секако ова е безуспешен глобализациски обид да се израмни гледачот со читателот. Еден момент на којшто се фокусира екранизацијата(не само во овие жанрови) е разлудено нецензурирани сцени на насилство и гротескни слики на крв и гадости од кои би се згрозил било кој нормален човек. Додека сексуалноста е скриено прецензурирана до ниво „ви покажуваме -а вушност ништо не се гледа“. Затоа да се направи повратен ефект на сето тоа една од повпечатлививте еротски сцени во романот е донесена до ниво на порнификација, како изедначување во смисла што би било кога сексот би бил експлицитно застапен додека насилството само формално што и е во склоп на одговарање на глобализацијата на овие жанрови со вулгарноста што ја заслужува.

Моментот што Урсула Ле Гвин го опишува како “создавање замислени светови" што е еден вид технички занает во научната и епската фантастика,(што доста детално и концизно го објаснува Зоран Живковиќ во поговорите од списанијата "Сириус" и едицијата "Поларис" за секој застапен автор поединечно) каде писателите прават матрици за јазици, планети, општествени уредувања и цел еден систем како ќе им функционираат ликовите и книгите понатаму – овде е фрагментализиран како сложувалка со цел самиот читател постепено да добие слика за сето тоа низ делото- затоа што првиот случај нуди висок степен на предвидливост на приказната бидејќи ги издава границите на дејството додека фракталното дејство –поради самиот степен на комплицираност само го надоградува ефектот и ја зголемува непредвидливоста на дејството.

Последниот иновативен елемент во романот е што успеав да го реализирам без да создадам класичен главен негативец што е извор на сето зло, што и обично е тенденција во овие жанрови каде победата над него би била ултимативната цел. Тој пристап ми изгледаше несериозен и нешто веќе стопати видено, наместо еден таков врховен непријател ликовите се соочуваат со покомплексни но интересни предизвици кои графички остваруваат завршен круг.

Романот “Сенката на Сонцето” го нуди она што навистина го очекувате кога си велите на себеси-сакам да се наместам удобно и да уживам во читањето на добра книга. Темите разработени во романот можат да бидат предмет на дискусија на различни варијации на компаративни спореби, расчленувања и толкување на симболики – тоа поле го оставам на фантазијата на читателот.- Но во ниеден случај намерата не ми е да наметнам нечија пропаганда или начин на размислување со било која етикета затоа што сум аполитичен. Дејствието е анахронично и не е линеарно што и една од одликите на анахроничниот научно-фантастичен роман во теоријата на книжевноста- правец којшто е сеуште експериментален и ретко употребуван досега во македонската книжевност. Исто така појавата на повеќе протагонисти во делото го подражава оној модел на пишување којшто Михаил Бахтин го нарекува “Полифоничен Роман” кај Достоевски. Но ова дело е плод на сериозна книжевна работа, првичната верзија е завршена во 2006та година и потоа е надоградувано, скратувано, сублимирано, работено и преработено што значи посветено е доста време да се подобри -за во 2016-та година да биде издадено во печатената форма што ја имате пред себе денес.
Дијалозите и мислите кои можат лесно да се извадат од контекст и погрешно да се протолкуваат се работи кои се презентирани во својство на подражавање на одликите на жанрот и обликување на приказната иако во последно време има погрешна тенденција да се цитираат авторите и писателите со цитати на нивни ликови, морав ова да го напоменам токму поради таа тенденција.
Погрешен би бил наглиот впечаток дека на пример сум бил краен атеист затоа што го портретирам ликот на еретикот кој е категорија во жанрот, тоа е исто како да мислите дека сум платен убиец затоа што опишувам исто така карактеристичен тип на ликови или незнам-во крајност магионичар поради ликот на Солке што би било смешно.
Токму поради ова често во јавноста најчесто од уметниците(литерати, ликовни или музички уметници) може да се чуе реченицата : „Никогаш не треба да се поистоветува авторот со делото.“
Интересен и тотално неважен е фактот што во мојата прва печатена книга првата реченица почнува со зборовите “Првата реченица”. -Она што го сметам за најважно е буквално последниот збор од фабулата на романот. Се надевам ќе се стрпите да дознаете кој е тој збор благовремено.

28.12.2015

Иван Стојановски

"Богатството"

Неговите родители беа Роми. Патувачки групи од номадски народ со црн тен на кожата. Имаа премногу деца, деца кои изгледа предвреме пораснуваа. Како да имаа посебен имунитет кон нечистотијата и загаденоста на големите градови, децата често можеа да се видат како бараат храна на местата каде поугледните граѓани го исфрлуваа своето ѓубре. Или пак беа приморани да се преправаат дека се осакатени и да просат за да му ја платат матарката со алкохол на својот татко кој во спротивно ги пречекуваше со изваден кожен ремен спремен да го истури својот гнев од неуспех и беда на кутрите мали деца.

Тие учеа да глумат и да крадат како вистински мајстори на сцената и како неприметливи сенки ги сечеа кесињата со пари во пазарите. Тие што знаеа да пеат глумеа дека се слепи и пееја за пари. Тие што или беа премногу мали или немаа убав глас ќе ги свиткаа нозете во некоја гајба од јаболки така што изгледаа како да им фалат, други пак ги испружуваа маслосаните и флекави ракави над дланките така што изгледаше дека немаат дланки, трети пак мрмореа и глумеа лудост, ментална осакатеност, или пак делеа лифчиња на кои пишуваше дека се глуви, изгледа дека најголемата грешка што ја правеа последните беше што слухот нагло им се враќаше кога некој ги довикуваше за пари.

Некои од нив и тргуваа чесно но на ситно преку продавање облека, плетени волнени чорапи и секакви екзотични одори од истокот. Причината поради која детето кое подоцна стана познато како Паган, избега беше тоа што се уплаши од можноста да биде убиен. На неговиот татко кој немаше една жена повторно му се беше родило бебе, таа вечер татко му разговараше со еден од ромите кој сите го сметаа за убиец, бидејќи се зборуваше дека тој бил брз со својот скриен нож кога имало прилика и без размислување го употребувал.

Детето само ги слушна зборовите на неговиот татко: “Премногу се, неможам да ги прехранам, погрижи се за бебево...”. -Таа вечер го следеше разбојникот до еден мост на река каде наводно исфрлаше ѓубре во реката... и самиот слушна пригушен плач на бебето во една торба што леташе преку оградата на мостот. Реката беше брза.Тој како дете уште не знаеше да плива но трчаше по торбата во ноќта.

Ја соблече својата кошула и ја остави на брегот. Зема една гранка дрво и заедно со неа без размислување се фрли во водата за да го спаси бебето. Кога ја извади торбата на суво, но од неа немаше никакво движење ниту глас. Го одвитка бебето од влажните крпи во кои беше завиткано, се врати заедно со малечкото до местото каде ја остави сувата кошула и го завитка во неа да го згрее. Го гушна малото за да го згрее и со еден кибрит што го имаше украдено од некој господин запали оган. Полека од топлината што му ја овозможи на бебето во малечкото почна да се враќа животот. Изгледа дека торбата со бебето се беше исекла од некој камен и бебенцето имаше површна исекотина од камен на челото, му ја преви раната и кога се

осигура дека ќе преживее отрча во делот од градот каде што беа куќите на богатите.

Го остави бебето пред една порта и кога тропна на неа се скри да види дали ќе го приберат. На неколку места немаше одговор. Но скоро го фати зора додека му успеа планот да го спаси своето братче или сестриче. Во целата збрка не ни обрна внимание на тоа дали бебето е машко или женско. Пред една голема куќа го собраа детето и додека светлата се палеа и се креваше узбуна да се згрижи бебето, тој трчаше назад кон логорот на ромите.

Стигна таму и од под тркалото на една од ромските кочии извади една торба со пленот што го имаше дотогаш скриено од татко си. Кога неговиот татко го праша утрото каде бил цела ноќ и зошто е мокар, измисли приказна дека провалил во некоја богата куќа и дека при бегањето скоро ќе го фателе и му ја скинале кошулата и дека го спасило тоа што скокнал во реката. Како доказ му го даде целиот плен од скапоцености кои ги беше скрил од татко си дотогаш. Но најскапоценото нешто што го имаше беше сознанието дека спасил живот. Да се одречеш од се' што поседуваш за да спасиш нечиј живот, посебно ако се работи за твој брат или сестра кои ионака се несвесни за тоа. Уште тогаш сфати дека таа тајна награда што ја дава самиот чин на добрина е повредна од материјалните богатсва. Тоа беше вистинско богатство за него.

„Дивината“

Тој реши да побегне, бидејќи дојде до сознание дека кога неговиот татко може да договори убиство на негов брат или сестра, нема да му трепне око ако реши него да го убие.

Во шанса која му се укажа беше кога караванот на роми беше сеуште во движење низ шумите. Тој не се поздрави со никого туку едноставно кога никој не го гледаше украде неколку потребни работи и со скок од кочијата се слизна меѓу дрвјата на шумата. Потоа трчаше низ мракот колку што го држеа нозете.

Како да бега од смртта- а тоа и го правеше бегаше со полн напор. Уште од помал можеше да трча брзо и долго, само едно постаро дете од караванот беше побрзо од него во трчањето на кратки растојанија. Во ноќта не го плашеше ништо посебно. Иако имаше непознати звуци на животни и шумолење на ветрот најмногу се плашеше од тоа да чуе туѓ чекор зад себе, дури и при трчањето му се причинуваше дека некоја трча зад него и му се причинуваа чекори, но сфати дека е тоа само одекот и слабото ехо на неговите сопствени чекори. Полната месечина му го осветлуваше патот. Одвреме навреме се слушаше завивање на волци, кога го слушна тој звук веднаш набрзина побара да скрши некоја гранка што му служеше како стап.

Трчаше по патот што сам си го создаваше низ неизгазената трева од шумата. Кога помина прилично голема далечина сфати дека караванот можеби не ни застанал или можеби и уште не се свесни дека го нема. Не беше важно. Се засолни под крошната на едно дрво запали оган со кибритот и неколку суви гранки и легна да спие. Го разбуди гракање на гаврани. Еден прилично голем Гавран се превртуваше во пепелот од огништето како да ужива во тоа. Кога се разбуди забележа дека целиот е исфлекан со птичји измет. Беше среќа да те “благослови” врапче на тој начин, но ова беше претерано. Тоа само кажуваше колку поговорката што ја користеа старите: “Многу арно-не е на арно.” сеуште има важност. Шумата имаше толку тивок амбиент што се слушаше ветерот, птиците и звукот на реки и потоци. Животните којзнае каде се криеја. Тоа следење на звуците му овозможи брзо да најде вода. Се напи, и си ги испра алиштата на начин сличен на кој ги гледаше жените како перат.

Не беше вешт за тие “домаќински” работи сепак беше дете. Наполни една од украдените матарки со вода. Во матарката пред тоа имаше некаква лоша ефтина ракија која ја истури во водата. Водата беше поскапоцена. Откако му се исуши облеката оставена на ниски гранки, тргна. Се пробиваше низ шумата, беше убав летен ден и сонцето пукаше од топлина. Пчели слетуваа на полјаните со диви цвеќиња и од време на време ќе прелеташе по некој монструозен стршлен голем колку палец на возрасен човек. Ги избегнуваше полјаните поради страв од змии бидејќи додека поминуваше низ длабоките треви доживеа средба со една поскок змија со рогчиња на главата. Малку знаеше дека змијата беше поуплашеното суштество во средбата од која избегаа двајцата.

Неговите залихи на храна траеја неколку дена. Потоа цело време се обидуваше да најде излез до патот и потоа да се упати кон некој град. Но се чинеше дека секогаш кога ќе помислеше дека се враќа кон патот се повеќе му се оддалечувал. Се обидуваше да најде храна на секаков начин, наоѓаше јаболки, и диви круши, а и научи како навечер да зема мед од дивите кошници без да биде боцнат од пчелите, таа вештина се темелеше на пратпазливост и бавни движења. Следејќи ги трагите на животните најде и дувло на зајци, но му беше жал да ги убива. Ги остави на мир. Најде и каде се напојуваат повеќето животни и скриен зад грмушки ги набљудуваше и им се восхитуваше. Секогаш кога ќе им се приближеше се' живо бегаше од него.

Една вечер беше толку спарно што немаше потреба да пали оган. Се разбуди во ноќта бидејќи го слушна завивањето на волк. Но сега завивањето беше премногу блиску до местото каде спиеше. Најбрзо што можеше срипа и рефлексно се исправи со дрво во рацете. Знаеше дека волците го користат тоа завивање или да покажат надмоќност или да се соберат во глутница бидејќи еден од нив забележал ранлив плен. Најбрзо што можеше го разгоре најголемиот оган што дотогаш го направил и стави неколку гранки наоколу за одбрана и гориво. Очите на волците светеа во мракот помеѓу стеблата. Оганот ги плашеше но не толку колку што се надеваше. Си помисли дека кучињата можеа да се смират со ќотек од неколку стапа, но волците не беа кучиња. Беа поагресивни, подиви и понепредвидливи. Нападнаа одеднаш, тој грабна една запалена разгранета гранка и ги плашеше со оганот, на неколку од нив им го изгоре крзното и тие побегнаа. Но тогаш го виде... големиот црн волк. Предводник на глутницата олицетворение на зборот ѕвер. Неговите заби одблеснуваа на светлината на оганот и имаше пена на усните, р'жењето како да бруеше од некоја бура неговиот гладен желудник. Знаеше дека е тоа беснило.

Волкот го нападна, но детето го удираше колку што можеше посилно со најцврстиот стап во главата, во моментот кога ѕверот малаксуваше и кога другите волци се беа разбегале му зададе конечен удар во слепоочницата, волкот се онесвести и тој го избутка неговото тело во пламенот. Топлината и болката го натераа животното повторно да се освести, но тој го удираше со дрвото секогаш кога ќе покажеше знаци на живот се додека не го усмрти целосно. Кога борбата беше завршена чочувствува дека му навира голема топлина, но не беше од пламенот бидејќи тој стивнуваше околу телото на волкот, доаѓаше одвнатре, забелеше дека е каснат на глуждот од ногата а и устата почна да му се полни со пеникава плунка која му капеше. Очите му се изменија. Не беше ни свесен дека фатил беснило се до моментот кога не го обзема целосно. Следните неколку дена неговиото свесно размислување се темелеше на моментите кога се будеше со мирисот на крв и кога заспиваше во аромата на свежо сирово месо. Незнаеше дали тоа беа соништа или реалност но имаше сеќавања дека се враќа во дувлото на зајците и ги јаде малечките како ѕвер, дека скриен од грмушките со камења и со стап убива мало срнче и го растргнува со заби. Но мирисот на крвта во моментите на свест му кажуваше дека тоа вистина го правел. Стана крволочно животно и го изгуби умот од болеста. Дивината што се јави во неговото тело беше симптом на беснилото, на паолитското, на месојадското, на ѕверското во него а секој од нас за жал го има тој потенцијал повеќе од вистински потребниот. Таа внатрешна дивина беше трипати посилна од дивината околу него.

„Патот на Грешниците“

Некаков шумар го пронајде онесвестен и го однесе во манастирот на христијаните. Таму сестрите и браќата го употребија цело знаење и лекови да го повратат во човечка форма. Додека делуваа лековите свештениците деноноќно му правеа ритуали на екзорцизам, ритуали на истерување на ѓаволот од него. Тогаш имаше 10 години. Успеаа да му ја излечат и душата и телото.

Некое време детето не зборуваше ништо. Беше тивко и само слушаше. Ги слушаше проповедите на свештениците и добиваше леб и вода. А на празниците пиеше и вино, или како што го нарекуваа свештениците крвта на синот. Не веруваа во идолопоклонување, но насекаде имаше крстови. На неговото крштевање му дадоа име на некој светец кое тој не го прифаќаше бидејќи не зборуваше.

Остана таму бидејќи местото му беше засолниште од светот. Му се заканија дека ако не почне да зборува ќе следи казна од господ што тие ќе му ја спроведат. Ќотекот што го доби тогаш беше оној вид на ќотек кој го добиваше од татко си кога беше мек со него. Но не нивната казна се состоеше во нешто многу помачно. Го научија да пишува и казната за неширење на божјиот збор беше да ја препише светата книга три пати. За тоа му требаа 4 години. Еднаш додека работеше наведнат над Светото Писмо внатре влегоа девојки кои ги спремаа за калуѓерки.

Еден од свешетениците го беше забележал како зјапа во една девојка со златно-жолта долга коса и дека зјапањето му било нечисто и полно со блуд во очите и тоа го пријави кај Врховниот Свештеник. Врховниот Свештеник реши јавно да го казни и зема камшик и му го даде на младиот човек сам да се камшикува со 40 удари за својот грев на гледање со страст на веќе ветена душа на Господ. Му рече дека мора да страда за својот грев.

Младиот човек го употреби знаењето што го стекна со читањето и препишувањето и само возврати пред полната сала браќа и сестри:

“Нашиот бог страдаше преку синот на крстот за сите наши гревови, јас не можам и не смеам да се истоветувам со синот. Но ако вашата светост сака да го крене камшикот на мене тоа нема да биде преку мојата рака туку преку неговата сопствена и ќе биде грев. Но јас нема да возвратам ќе го свртам другиот образ.”

Вистината беше дека младиот човек беше подготвен да го претепа Врховниот Свештеник ако тој замавнеше накај него, но обидот да го посрамоти се покажа како успешен. Заработи уште едно препишување на светото писмо и три месеци самотија и пост. Во тој период од голема верба и љубов кон се’ односно Бог ја напиша следнава молитва (што подоцна влезе во псалмите) со која се молеше на секое изгрејсонце:

„Господе

нема да ти досадувам

Со мојата слаткоречивост

Ионака ги знаеш моите желби и потреби

Не си ми ја дал моќта на светците

Да лечам со допир

Да истерувам демони со молитва

За да не бидам убиен предвреме

Кога има земјотрес некој поместува планини

Со верба во твое име

Не се плашам од смртта бидејќи знам дека по неа

Ќе дојдам поблиску до тебе

Во моментите на моќ и немоќ

Ти упатувам молитва

Нека биде вољата твоја

Ти знаеш најдобро

Оставам во твои раце“

Од тој ден натаму Врховниот Свештеник се чуствуваше загрозен од младиот човек. Ова “дете” од 15 години успеа да стане свештеник, и беше прв кој одбиваше да носи црно тврдејќи дека ја застапува светлината а не темнината и не носеше никакви ознаки ниту крстови по телото.Се шеташе во бела облека по манастирот и немаше никој што беше повешт од него во цитирањето на пророците и божјите зборови. Проповедаше дека Бог е самата универзална Љубов, а природата негова материјална страна.

Врховниот Свештеник секогаш јавно дискутираше со него со цел да го надвладее во знаењето но толпата што ги следеше се гледаше дека ја става наклоноста кон помладиот. Во една од своите молитви Врховниот Свештеник мудро скова план да го одстрани својот нов ривал кој самиот го создаде обидувајќи се да го уништи.

Си рече:”Ако е љубов она што го бара љубовта ќе го направи ранлив и ќе го уништи.”-потоа ги триеше рацете задоволно радувајки се на генијалниот план што го беше создаде.

“Смислата на Злото”

Врховниот Свештеник и Проповедник застана пред полната црква и рече дека ќе раскаже стара приказна, тоа што го зборуваше звучеше вака:

“Душата дојде до портите на небото и застана пред да тропне. Во тој момент се прашуваше дали е вистински достојна. Но тоа беше само момент, се насмевна одвантре и однадвор и го почуствува присуството.

Тропна и портите се отворија. Најсилната и најпријатна светлина и ветер се спуштија на нејзиното лице создадено од чиста енергија и љубов.Се појави најубавиот маж кој било кога го видел. Мажот и’ се насмевна и проговори: “ Конечно стигна до мене. До твојата цел до твојот Бог. Добредојде во самата љубов. Овде нечистивиот нема власт и неможе да влезе. Чедо мое цело време во секоја од твоите преродби те следев како втор глас во твојата глава и ти влевав љубов и твојата финална дестинација е местото каде вистински припаѓаш. Благодарен сум на таквите како тебе, затоа што луѓето како тебе го убија наместо мене, јас не можев да му се доближам доволно, но погрешно ја процени довербата во луѓето и вие го убивте наместо мене.”

На прекрасниот човек за кој душата мислеше дека е господ му се раширија црни крилја. Тогаш душата се посомнева во тоа дека била предводена од ѓаволот и дека господ го нема. Но како музика само ги проговори зборовите: “Зар и во рајот има вакви искушенија Господи?”

Вториот глас во неа одговори: секогаш и секаде. Убавиот ангел кој му се пристори како принцот на темнината само му рече:” Јас сум Гаврил, Архангел. Моравме да бидеме сигурни, дојди со мене... борбата против Луцифер сеуште трае. Само што душите не знаат за милоста на бог кој му дозволува да победи. Лукавиот е само една мала искра во бесконечноста на сеопфатната љубов.

Знаеш ли дека правилото “сакај го непријателот” го создадовме поради Сатанаел, до таму стига божјата љубов што го сака и оној кој најмногу го отфрла и мрази. И демоните како и ангелите можат да плачат, бидејќи и тие некогаш биле ангели пред самите да се изопачат себеси. Луцифер беше жртва.

По бог е најубавиот, најбрзиот и најсовршениот за задачата да го скроти бесознанието. И да ги донесе изгубените од темнина во светлината. Затоа е познат и како Сатанаел- најсветлата ѕвезда на ноќното небо. Злобата се раѓа од незнаење. Но ако злобните добијат знаење дека имаат господар кој се вика Ѓавол ќе дознаат и дека има некој над него кој се вика Љубов. Луцифер искушува и казнува сурово и брзо но со тоа само ги враќа недостојните на своето место. Неговата брзина го има изопачено и тој страда како никој друг со милијарди души на совеста но сепак може и се справува со тој негов товар. Но изгледа дека во својата страст се има изгубено од првичната задача и бил заразен од земните души да стане злобен како нив. Секој вид на постоење е скапоцен, но ниеден не е вечен... а сепак новиот вид на постоење е посовршен.

Коренот на злото е мислата дека може да се биде среќен и дека човек или жена може да се издинге над Љубовта. Ѓаволот постои поради луѓето. Луѓето се грешни. Небото е неприкосновено.”

-“А вие сте негови преставници!!!???” му дојде да се развика на младиот човек во бело, но мудро премолче.

Потоа Врховниот Свештеник се сврте кон клисарите и само им климна со главата и рече:

“А сега драги браќа и сестри ќе ве замолам за доброволен прилог...” –и ја извади најалчната ѓаволска изопачена насмевка која што можеше да стои на човечко лице. Истиот млад човек кој ја слушаше проповедта кој подоцна го носеше надимакот Паган си зацрта во умот дека сака да биде “злобниот човек” одошто “недостоен грешник” пред глупаците со демонски насмевки кои ја извртуваат вербата во Љубовта. Но тоа негово гледиште на животот излезе на површина многу подоцна.

„Моќта на името“

Врховниот Свештеник имаше лукав план со кој засекогаш ќе се решеше од својот млад ривал. Неговиот план се оствари полесно одошто планираше. Тој едноставно му турна писменце под вратата на младиот човек на кое пишуваше: “Те љубам.”

И беше потпишано со името Далара. Далара беше истата златокоса девојка поради која беше казнуван младиот човек. Тоа предивика ланец на реакции кои водеа кон нешто сосема неочекувано. Младиот човек ненадејно ја бакна златокосата Далара и тоа пред сите свештеници и свештенички и јавно ја побара за жена. Но тоа значеше воедно дека и двајцата млади требаа да се откажат од свештенската световна дејност. Далара несвесна зошто го направил тоа, едноставно го одби со објаснување дека е веќе венчана за бог.

Младиот човек мислејки дека девојката глуми пред другите се згрози од тоа и првата инстиктивна реакција беше тоа што и влепи таква силна шлаканица што Далара падна на коленици и прсна во солзи. Во тој момент се потсети на тоа како татко му ја тепаше мајка му и му дојде да се згрози од себе.

Кога девојката се потсмири го прекина од трансот на сеќавања во кои влезе на момент и застана пред него и рече: “Еве ти го и другиот образ.”. Младиот човек тој чин на лицемерсто и лажна пожртуваност го натераа да се згрози од верата која дотогаш ја следеше.

Овие луѓе околу него не беа христијани, не беа она кое го преставува тој збор а сепак тој збор ги идентификуваше. Погледна околу него и виде лица кои во исчекување се смешкаа да ја видат неговата реакција како свештеник.

Луѓе со испрани мозоци како маваат сеир. Тоа само го гледаше. Во тој момент ги согледа сите негативности на христијанската вера. Сфати дека пожртвуваноста која ја нудеа следбениците иако првично наменета на бог само им даваше моќ на поединци. Во момент пред очите му се појавија стихови од светото писмо кои ја грдат жената-стихови кои ги сметаше за глупости. И лекции за моралност од типот на “праведната уста ќе биде наградена на небото, а поганиот јазик ќе биде исечен на земјата” се’ што премолчуваше и не му обрнуваше внимание како лошо само се појави од себе и го натера да ја сфати вистината. Вистината што ја сфати беше дека откако престојуваше во манастирот до тој момент дозволил да му биде перен мозокот и заматен умот. Тие можеби го спасија од беснило, но со своите влијанија само предизвикаа друг вид на беснило кое не доаѓа од бактерии во крвта туку од доза вистина во умот. Таа стоеше пред него исправена и го нудеше образот. Младиот човек одвнатре гореше од револт и лутина но не покажа ни знак од тоа. Однадвор беше мирен како површина на езеро над кое нема ни најслабо ветре.

Ја соблече белата наметка и му ја фрли во лицето на Врховниот Свештеник, застана полу-гол пред девојката. Ја допре со бавно движење на раката и и го сврте погледот кон него. Беше прекрасна и имаше совршен нос... уште неколку делови од секудна и тоа го изгуби. Доби таква тупаница во лицето што носот и се скрши и ја изгуби убавината. Младиот човек реши да и ја одземе за никој да не падне повторно во стапица на која не и се знае почетокот. Се упати кон олтарот и го откачи големиот дрвен крс од држачите и го фрли кон седиштата со луѓе-овци.

Врховниот Свештеник само се исправи и гласно се развика:

„Ти не си достоен да го носиш своето христијанско име!!! Ти си богохулник!!! Насилник и Злобник!!! Нечист Човек и  Измамник!!! Ти си ПАГАН!!! ПАГАН!!!-Врховниот Свештеник се сврте кон толпата и почна да повторува како да ги хипнотизира: "Паган, Паган, Паган..." полека се приклучуваа во повторувањето со цел да го извикаат. Младиот човек се насмевна и полека ја напушти црквата засекогаш, ги слушаше гласовите на луѓето (кое му дојде како да навиваат за него без да знаат) и си помисли:" Да јас сум Паган... и се гордеам со тоа." Сепак беше и многубожтво да се верува во три бога: татко, син и свет дух, ама на кого да му објасни…

Подоцна каде и да патуваше ако во близина имаше христијанска црква го наоѓаа и му го наденуваа надимакот Паган. Изгледа дека мрежите на шпиуни работеа насекаде. Често на пазарите некој од минувачите кој гордо носеше крст на градите само уплашено ќе прошепотеше на некој свој пријател: "…тој е Паганот...го гледаш каков е црн како ѓавол...поган ром...". А Паганот само ќе ги загледаше заканувачки и кога ќе се тргнеа ќе си се насмевнеше. Моќта се чини може да биде превртлива работа посебно кога се базира на страв од нешто непознато.

„Пагановото Јаболко“

Паганот се врати на своите поуки од деттсвото. Како дете уште учеше да биде превртлив, да лаже, да краде, да мами и да гледа само за себе.

Лесно тргна по тој пат за кој луѓето свртени кон било која вера би го нарекле мрачен. Но Паганот му се радуваше на сонцето и имаше светол дух. Се дружеше со убави девојки од кои некои беа и од повисоките слоеви.

Секогаш кога ќе се шмугнеше поканет во куќата на некоја богата млада жена, не само што ја искористуваше телесно туку и си заминуваше со дел од скапоценостите кои на нејзините родители ионака нема да им недостигаат. Секогаш беше чист и облечен во најубава облека и беше вешт во тоа да ги убедува луѓето да му прават услуги а впрочем таа негова вештина се базираше на фактот што ги привлекуваше со својата способност да слуша. А и луѓето сакаа да му се отвараат.

Понекогаш  кога ептен ќе се најдеше во беспарица глумеше дека е слеп и се шеташе секаде со стап во рацете од три причини: да додаде на сликата на слепец(знаеше да ги преврти очите така што му се гледаа само белките), да се брани од кучина(што беше ретко) и да се брани од луѓе(што беше почесто). Во улогата на слепец убедуваше прекрасни девојки кои инаку не би го погледнале двапати дека за да ги види во мислите мора да ги допре, често раката му се слизнуваше кон нивните бујни гради со изговор дека мора да почувствува како им чука срцето за да им ја предвиди иднината, понекогаш за таквите постапки добиваше и по некоја шлаканица.

Патуваше од град во село и од село во град. Понекогаш и искачуваше планини и заглавуваше на пусти места во природата. Си играше со судбината како да е акробат што чекори по острица над провалија. Понекогаш и сам си создаваше проблеми само да види кој е најдобриот начин да се справи со ситоацијата. Не се плашеше од ништо. Беше премногу вешт со зборовите за некој да го изигра на картата на интелект, мудрост или интелегенција. Беше и самоуверен и секое негово дејство беше водено од несопирлива волја која зрачеше со внатрешна цврстина на ставови. Во едно градче под планина слушна од луѓето дека на врвот од планината имало голема куќа каде убијци ја чувале тајната на бесмртноста. Слушна и за двете опции кои ги имаат оние кои што ја посакуваат. Едната е да бидат убиени. А втората е ако се покажат доволно вредни да ја стекнат но под услов да им се придружат на убијците. Како и да е секој што се имаше обидено да го стекне тоа знаење никогаш не се вратил од таа потрага и не се симнал од планината.

Отпрвин Паганот тоа го сфати како обично чаршиско ширење на страв и лаги. Но тоа што го научи за себе и за другите е дека првиот впечаток за било која личност или вест најчесто е погрешен. До таа констатација дојде од тоа што тој секогаш одаваше лажен прв впечаток.

Не на оној начин на кој луѓето намерно се фалат и сакаат да создадат слика за себе дека се нај-нај во се’ туку на начин кој беше давање на илузија која е тотално различна слика од вистинската со цел да се добие влијание и приврзаност. Нешто го натера да остане во тоа градче.

Кога малку се преиспита сфати дека не останал поради шансите за “економски просперитет” туку од самата љубопитност дали на врвот од планината вистински се чува тајната на бесмртноста. Реши да ризикува. Се реши да трага по секоја моќ која може да ја стекне, а бесмртноста беше желба на секој човек кој било кога живеел. Ја искачи планината со бавен чекор, како да оди на некоја прошетка. Беше навикнат на природата.

А планинската патека беше обележана со резби на дрвјата, некаде беше премногу зарасната па мораше со стапот што секогаш го носеше да си го пробива патот. Кога стигна на врвот ја забележа големата куќа. Архитектурата беше чудна. Без двоумење и без страв од било какви убијци и се приближи на портата и тропна со стапот. Немаше одговор. Кога се стемни се потпре на едно дрво пред куќата и почна да наслушува. Тишина. Мирната тишина на природата беше во својот врв. Собра суви гранки, запали оган и повторно седна потпрен на дрвото. Мора да беше задремал спокојно на некое време… но неговите сетила беа изострени… го разбуди тивко шушкање на лисја во крошната над неговата глава.

Но ветерот поминуваше од таа страна и изворот на шумот не беше од дувањето. Паганот се исправи и само изговори:

“Добравечер, би било убаво да се покажеш за да се запознаеме. Не е баш пријатно некој да те демне. И да ти се прикрадува од зад гр...” –Паганот почуствува сечило од меч на грлото, кој и да беше сопственикот на мечот веќе се беше симнал од дрвото и го беше ставил во шах-мат позиција. “...рб”-ја доврши реченицата со голтање, за малку ќе си го голтнеше “адамовото јаболко” од моментот на ладна пот.

“Многу зборуваш малку кажуваш...”-му рече жената која му држеше меч на грлото.

“Овде си дојден за тајната на бесмртноста. Кандидатите за иницијација имаат право на три реченици пред да им се пресуди со смрт или вечен живот ти веќе потроши две. Одбери внимателно што ќе речеш.” Паганот беше склон кон тоа да размислува брзо под стрес. Неговите зборови беа сигурни и самоуверени а тонот му беше тон со кој се кажува шега:

“Ако јас имам една јаболка и ти имаш една јаболка и ги размениме, и двајцата ќе добиеме по една јаболка, но ако јас имам една мисла и ти имаш една мисла и ги размениме и двајцата ќе имаме по две мисли.”

Дали причината што мечот се тргна од неговиот врат и што беше поканет во куќата беше тоа што жената вистински го разбра или можеби само тогаш виде потенцијал на мудрост во него Паганот никогаш не дозна, но таа негова мисла беше инспирирана од неговото минато бидејќи беше поврзана со неговата згаденост од библијата и од верувањето дека ѓаволот ја завел жената да му го даде јаболкото на спознанието на животот и смртта на првиот маж, и со тоа да се упропасти бесмртноста. И беше згаден и од верувањето дека јаболкото е проколнат плод, кога тој се имаше спасено од глад на неколку наврати, благодарение на тој дар од природата, и благодарение на своите брзи рефлекси при поминување покрај тезгите каде се продаваа. Кога го внесе внатре жената само му рече:

“Знаеме дека си крадец, лажго и измамник но дали си убиец?” –на ова Паганот цврсто одговори:

“Не. Но би убил за да преживеам.”-а на тоа само доби одговор:

“Тоа е единствената причина на секој од нас, живите. Дојди ќе ти ги покажам твоите одаи, од утре почнува твојата обука.

„Извадоци од Постулатите на Паганот“

(„Паганот како ги пишува своите постулати“)

Работите кои Паганот ги научи во својата обука ги запиша во своето дело

“Постулатите на Паганот”:

„Целта на пишувањето“

(извадок од Постулатите на Паганот)

„Писателите треба да имаат неколку квалитетни елементи во своето пишување:

1. Да избегнат да и се умилкуваат на публиката.(Со тоа ја навредуваат и потценуваат интелегенцијата на луѓето.)
2. Да не се изразуваат стрикно литературно, но да бидат верни на својот јазик. (Послободно се изразува човек народски одошто во некои други рамки. Дури ја оправдувам и безобразноста во вистински момент и мудрувањето-филозофирањето во вистински момент зошто ако не е склопот на нивната содржина со течение тогаш нивните зборови се тупење.)
3. Да не пишуваат под влијание на некој моментна политичка пропаганда.(Бидејќи пишувањето треба да биде космополитска дејност, штиво за било кој нареден период.)
4. Ако цитираат или препишуваат мисли во својот контекст на истражување да ги наведат изворите-личностите од кои дошла таа мисла. (Ако тврдат дека препишаните мисли се нивни тогаш се крадци и плагијатори.)
5. Да не им биде главниот мотив слава и пари, туку вистинитост.
6. Да ги бодрат своите читатели и да ги дигнат во височини со цел тие да бидат среќни а не тажни и депресивни па дури и да ги поттикнат читателите својата темна страна да ја свртат наопаку.

7.Оние писатели кои се придржуваат до овие правила може да ги наречеме чесни луѓе. И благородни луѓе, благородни во духот и срцето- не во џебот. И како награда нивните дела и нивниот труд од љубов ќе бидат запаметени нивните имиња(оваа слава обично се стекнува по смртта) како лузни од кои човекот извлекува поука и сила за живот. Дали е тоа мојата цел во пишувањето? Да.

Паганот“

-се’ што научи за убивањето-го научи од својата косоока господарка Шии Ја, која подоцна му стана и првата жена, од чија линија е роден и еден потомок кој го носеше името Џу Гој(името значи “Трагач по бесмртноста”) кој ја промовираше филозофијата на пушењето на Оде(плодот на бесмртноста) што беше еден од начините да се постигне бесмртноста според нетестираните обиди на Паганот да ја одгатне тајната.

Шии Ја беше постара од Паганот и пред него била мажена за самурај, кога и умрел

мажот во “чесна борба” го замразила кодексот на самураите (витезите воини) и се свртела кон патеката на “убијците во ноќта” или нинџите, воини на ноќта кои не веруваат во чест и не почитуваaат авторитет освен ако не им е животот во прашање, убиваат од далечина со стрела или ножеви со 6 острици наречени шурикен, убиваат од грб и убиваат со отров додека се смешкаат пред својата жртва кај која се гости и “верни пријатели”.

Шии Ја својот бес кон својата судбина го истураше во убивањето на оние кои според неа заслужуваа смрт. Паганот и се придружи на тој пат, но тоа што се вљуби во неа не беше пресудно за неговиот пат на убиец. Нејзината куќа беше полна со трупи кои беа тренирани во вештината на нинџитсу.

И Шии Ја беше најголемиот макро на “платени убијци” таа се вљуби во Паганот поради неговиот природен шарм, слаткоречивост и во фактот што Паганот секогаш ја одбираше суровата вистина пред убавата лага за светот и луѓето. И беше единствениот што можеше да ја стави во состојба да размислува за зборовите што ги изговара. Тие знаења кои Шии Ја му ги пренесе Паганот вака ги запиша:

“Секое живо суштество е убиец. Се околу тебе е оружје, тупаница во грлото, или бодеж со игла за коса во гениталиите, камен или стап во тилот, одбери зборот “алат” е само маска за она кое вистински е оружје. Кое помалку кое повеќе, тоа е сосема неважно. Кажете ми еден човек што не убил мува, или бубашваба или пчела или пајак, од деттски страв-инстиктивна реакција, да не зборуваме за животните кои ги колеме за да се прехраниме. Дури и најмирното слатко јагне ја убива живата трева за животна енергија што го одржува. Зошто да го обвинуваме волкот или човекот што сака да го заколе? Но ако некој го убие волкот тогаш е во ред. Тој е ѕвер што пролева крв. Секој од луѓето е дури одговорен за било чија смрт со својата активност или пасивност. Секое наше дејствување преку преносот на ехото што го емитираме во животната енергија завршува со нечија смрт. Зар е грев да се соочиме со вистината дека сите сме убијци? Грев е да се одрекуваат природните нагони, да се одрекува сопствениот потенцијал и сила. Слабите се кријат зад пацифизмот и саможртвувањето затоа што немаат друг штит. Но и тие манипулираат со својата привидна добрина и милост. А всушност само се плашат од тоа да не дојдат во ситоација каде нивната немоќ ке им пресуди смрт. Некои убиваат затоа што си ја сакаат државата-територијата, некои поради своето семејство. Секој има различни оправдувања. Ние не се оправдуваме затоа што не се срамиме од човечката природа и од природата воопшто. Секое наше дејство е борба за моќ. А моќта е можноста да се контролира со што поголем дострел и влијание. Вистината е сурова. Љубовта е нешто за што не треба да се зборува. Таа се покажува преку дејства. А нејзинот резултат е потомството. Лавот ги убива малечките машки мачиња за да не пораснат и за да не ја загрозат неговата моќ и власт, истото го прави и домашниот мачор. И потоа како човекот моча на територијата која ја освоил. Но јас им припаѓам на оној ред на убијци кои им го виткаат вратот додека не излезе и последниот здив... од “човечкиот мачор на моќта”. Ние сме на врвот од синџирот на исхрана затоа што сме ослободени од секакви синџири. Ако решите да ни се придружите бидете подготвени на тест што може да резултира со ваша смрт. Доволно е да кажете на еден дрдорко или некоја алапача за вашата желба. Ние ќе го чуеме твојот повик и ќе дојдеме по тебе. “

Паганот долги години по својата обука работеше како платен убиец и уживаше во големо богатсво. Го сакаше своето семејство и ја изневеруваше својата жена, како и таа него.

Дури и си раскажуваа за своите “авантури на страста” и се смееја. Шии Ја ја докажа својата љубов со тоа што го спаси од смрт. Паганот во една прилика беше фатен и осуден на смрт. Но бидејќи Шии Ја знаеше се’ за него некако стапи во контакт со неговиот брат. И по некоја случајност испадна дека брат му е судијата што одлучува дали е невин или виновен.

Брат му беше истото бебе што Паганот го беше спасил и го оставил пред богата куќа пред многу години. Брат му сеуште ја носеше лузната на челото и беше станал судија. Шии Ја ги поврза нишките и почна да ги влече конците, му објасни на судијата дека му го должи животот на својот брат и го изложи нејзиното барање со закана дека ќе го убие ако не и го ослободи мажот:"Живот за живот, Твојот за неговиот. Тој ти го подари еднаш, јас не сум толку милостива..." Сеуште не е познато дали судијата го ослободи Паганот од благодарност или страв но едно е сигурно: Паганот имаше долг живот и стана бесмртен. Како? Со тоа што ја стави својата приказна на хартија.

Паганот веруваше дека ова е тајната на бесмртноста:

"Секогаш кога некој чита мисли на друга личност, духот на таа личност се внесува во умот на читателот. И читателот го чуствува она кое го чуствувал писателот во моменот на пишување. И дејствува на промена на ставовите. Во читателите се складира духот на оние кои пишуваат и нивните идеи живеат или умираат со нив. Складно со времето. Во моментот носам мисли на повеќе личности во умот, и повеќе духови. Некогаш некои преовладуваат и доаѓа до израз нивната бесмртност. Сега ве заразив и со мојата личност. Кога тогаш ќе се фатите како јас го користам вашето тело за моите верувања. Но не се плашете тоа сме и ти и јас кои дејствуваме како едно. Кое е бесмртно.Она кое не го викаме смрт туку живот."

"Казна"

Пророкот се качи на карпата ги крена рацете кон небото и се развика со продорен силен глас:

"Ова е годината на ѕверот! Многу ќе страдаат од чума и глад! Реки од крв ќе течат по друмовите! И главите ќе се тркалаат на плоштадите! Проколнати сме поради гревовите на нашите предци! Отфрлени од рајот! Портите на пеколот се отворени и безбројни војски на демони ќе се вгнездат во очите на новороденчињата! Смрт! Темнина! Пепел и прашина само ќе остане! Ќе се спасат само верните! И праведните! Затоа почитувајте ги законите бидејки ниедна казна што може да дојде од луѓе не е страшна како казната за вашата нечистотија! Вашите бесмртни души се во опасност! "

Истиот пророк умре од мечот на учениците од учениците на Паганот. Паганот ги научи да ги убиваат оние кои шират страв и лаги и неговото учење се пренесуваше со генерации. Тоа беше казната што ја извршија. Кога се појавија пред Великиот Везир на кралот Гот да им пресуди за убиството, сфатија дека си имаат работа со човек кој е против убивање и се насмевнаа меѓу себе бидејќи не ги казни со смрт. Продолжија да живеат, но насмевката ретко им беше придружник, на некои од нив никогаш. Тоа беше казната што им ја даде сопствената совест.

“Потеклото на човекот“

Кога Паганот беше свештеник и кога се облекуваше во бело и го следеше патот на ахимса или ненасилство го прашаа што мисли за потеклото на човекот, и дали е вистина дека човекот потекнува од заеднички предок со мајмунот како што тврдат учените или е вистина тоа што го вели Библијата. Тој на прашањето одговори вака:

“Вистина е дека човекот и мајмунот имаат заеднички предок, а тој предок е Господ, карикатa што им недостига на многумина во животниот пат, сите семејни дрва на животот почнуваат од него.”

„За Убавината“

Вака им зборуваше Џу Гој на своите ученици за Убавината:

"Кога ќе ја занемариш естетиката ќе престанеш да обожуваш и величиш ѓаволски илузии на убавина. Убавината е во доблеста, добрината и љубовта што ги поседуваат луѓето. Надворешната убавина е мамка за глупави.

Вештачка мушичка на јадицата која лови моќ. Илузија која ненаучно се објаснува со мислата дека каде Господ дал убавина има беспомошност и недостаток на ефикасност. Да земеме во предвид дека има и убави луѓе кои се вешти во манипулирање. И тоа е нивниот пад.

Што оние кои сакаат да контролираат и да манипулираат остануваат душевно празни поради тоа што луѓето ги третираат како предмети и на се' гледаат од материјална гледна точка. Мислам дека не треба да тагуваат луѓето на кои им недостасува естетика, бидејќи кај нив дури е полесно да го изразат својот дух преку труд.

Секогаш гадните повеќе се трудат. Убавите мислат дека се' можат само затоа што имаат карактеристики на општо прифатената замисла за убавина што пак е резултат на страста за задоволство. Или резултат на сликата и замислата што диктирајќи ја презентираат арбитерите.

Убавината е ветување на задоволство. Задоволството ја неутрализира болката, тоа го знае секоја личност што некогаш имала секс. Внатрешната убавина на луѓето сјае со постапки и дела кои влијаат позитивно на другите и на самите спроведувачи. Материјалната убавина понекогаш може да се види во вистинско светло изопачена, извитоперена и искривена. Но таа е таква само кога духот во телото има мрачна ѕвезда во очите и едвај забележливи знаци на прикриена злоба и подмолност."

"Како тебе?" –рече еден од учениците што го имаше замразено својот учител бидејќи секогаш беше строг. Долго време во ученикот тлееше и се разгоруваше желбата да го понижи оној на кој му е понизен. Со ова помисли дека ја остварил целта.

"Ако си забележал такво нешто кај мене зошто учиш од некој кој го сметаш за злобен? Што бараш тука?"

"Го остварив тоа што го барав тука. Сакав само да те уловам во твојата мрежа."

Џу Гој го загледа својот ученик со укорнички поглед, всушност во себе размислуваше :

"Сум колел луѓе за помали навреди од оваа. Но ќе му простам затоа што е млад и во себе има инстинкт да контрира и да се противи. И повеќе не сум убиец, скршнав од тој пат одамна, можеби мојата извитопереност сепак е видлива, ме стигаат сопствените гревови, но никогаш нема да се враќам назад... смири се... одиме понатаму... речи што било само не ја издавај природата на својата мрачна страна и минато, тоа може да те доведе брзо до крајот, сети се на ветувањата што си ги даде кога се покаја…"-по овој краток монолог кон и во- сам себе Џу Гој се насмевна со татковска насмевка и рече:

“Колку е само убаво да можеш да го понижиш својот учител?”

“Па убаво е!” –повторно му пркосеше ученикот и по оваа реакција сите прснаа во смеа.

“Да ама е злобно и недоблесно! Не ли сфаќаш што правиш?” –рече Џу Гој триумфално сечејќи ја смејата како сатар низ кременадли.

Ученикот замолче и се замисли, ја наведна главата и му се поклони на учителот:

“Извинете учителу навистина згрешив, искрено ве молам да ми простите.”

“Ќе размислам.” –рече Џу Гој низ навистина убава насмевка.

“За Музиката“

Вака поучуваше Џу-Гој за музиката(додека зборуваше свиреше-како што тоа го можат многумина кои долго свират на жичани инструменти):

“Она кое го нарекуваме Музика е највολшебната реална магија што постои. Не воодушевува, не расположува, не разигрува и ни ја носи душата во височини на пријатни чуства.

Ги храбри воините и ги утешува пијаниците. Едноставно е стимул за насмевки. Се родила во зелените прашуми и нејзина мајка е шумската врева од која се развило пеењето на птиците кои неслучајно имаат слични грла со луѓето. Се развила кога нашите пра-чукун-татковци и пра-чукун-мајки случајно работејќи со камен фатиле ритам и го развиле.

Секое живо суштество има специфичен ритам, некои заразуваат како настинка на болест. Ќе слушнеме некаде мелодија и цел ден останува заробена во нашата глава, ни се уврťува во умот. Дури понекогаш ноќе пријателите ги препознаваме по нивниот ритам на одење и држење на телото.

Викаме “да тој е...само тој така оди...”. И кучето и волкот ги разликуваме по тоа што едното лае а другото завива на месечината. Како и славејот што компонира и папагалот кој имитира. Пчелата ја препознаваме по зуењето на крилата, таа иако меѓу најмалите е меѓу најголемите- има пребрз ритам за сфаќање и понекогаш е смртоносна и умира поради обидот да убие.

Музиката сака да не прероди, а не да не убие. Дури и сексот е невозможен без ритам кој се забрзува постепено додека не се дојде до екстаза и креација. Само што Музиката е пратител на атмосферата. Разубавувач на ситоацијата. Како пријатна миризба што го освежува воздухот.

Таа ни е невидлива пријателка која не храбри, утешува и не бара ништо за возврат. Таа ни е љубовница која не љубомори ако сме со друга. Толку е наивна што лесно може да биде злоупотребена. Вистинската Музика ни служи да ја истакне нашата светла природа и да ја засведочи вистината. Таа прави илузија дека го разигрува пламенот, а всушност понекогаш ги понесува луѓето. Таа е мртва колку што се живи мртовците, а жива колку што се памети. Нејзината задача е да ја опее љубовта. Но најдобро ќе ви објаснам што е музиката вака:

Џу-Гој направи пауза во свирењето и почна да свири нова песна, импровизираше и ги надградуваше убавините на моментот, неговото свирење им годеше на неговите ученици скоро исто како што им годеа неговите зборови.

“Ехо“

“Постојат суштества околу нас кои не можеме да ги перцепираме. Тие се на истово место но во друга димензија.

Околу нас се но ние немаме сетила со кои би биле свесни за нивното присуство.
Некои ги нарекуваме духови, некои ангели, серафими, херувими, некои демони, некои пак ги заменуваме за луѓе или животни и шумски духови кога на крајшникот од окото за момент ќе ги забележиме.

Тие немаат намера да се сокријат од нас. Тие сакаат да допрат до нас на секаков можен начин. Меѓусебно се различни колку што е човекот различен од мравката. Некои од нив се и нашите предци кои не чуваат и надгледуваат, но ниеден од нив не е тука за џабе.

Секое дејство, секоја мисла што ја има човекот е поттикната од нивното ехо. Старото предание е дека секое суштество испраќа ехо во бесконечниот простор, некое ехо избледува а некое е толку силно што се враќа до самото суштество или ја извршува далечната цел. Се’ влијае на се’.

Велат дека едно замавнување на крилјата на пеперутката може да предизвика ураган на далечно место. Балансот и хармонијата на енергиите е пореметена до тој степен што владее хаос, каде ехото што поттикнува на хармонија е премногу слабо.

Тоа е така бидејќи тие што го придвижуваат хаосот имаат погрешно сфаќање дека хармонијата и балансот се нулта точка, застој и стагнација, напротив тие се хармонично струење, бесмртност во тек, блаженство на чуства, и сеопфатна љубов. Секое суштество се стреми да се “издигне нагоре” во својата ограничена средина.

Тоа е малку смешен израз бидејќи во универзумот мерките како “горе” и “долу” се условени од гледната точка. Но секој од нас убаво знае што води кон духовен развој.

Сте забележале ли како некои луѓе се природно помудри, а некои се глупави од раѓање? Нели е тоа доволен доказ дека некои од нив живееле и порано? Реинкарнацијата е примитивен бран на преминувањето на животот од еден вид во друг, исто како што енергијата преминува од еден вид во друг.

Се плашиме од смртта бидејки сме убедени дека по неа ќе не нема на овој свет. Да!

Но само на овој свет. Којзнае каде ќе не одведе трансформацијата на духот и којзнае какво тело ќе ни доделат околностите на хаосот. Но ако се свртиме кон хармонијата и балансот можеме да чекориме кон патот на просветлувањето. Но мора да бидеме мудри и снаодливи, да се адаптираме најдобро на ситоациите пред нас ако сакаме да добиеме повеќе време на престој во овој свет или следниот, бидејќи ниеден од нив не е совршен а сите припаѓаат на еден цел во кој живее најмоќното суштество на креацијата тоа кое го создаде првото ехо на хармонијата и балансот во бесконечниот хаос.

Но тоа е исто така несвесно за своите ефекти како што сме ние за нашите. Ние сме самите богови на микроуниверзуми наречени човечки тела, незнаејќи уште за колку души сме одговорни. Затоа и себеспознавањето е најважната работа во животот. Свеста. Свеста за нашата ограничена моќ, бидејќи моќта на ехото никој не може да ја предвиди. Но некое ехо може да се предвиди. Ехото на нашите постапки.

Затоа и ни е дадена способноста за размислување пред дејствување, за да имаме право на избор. Ако-тогаш. Бидете внимателни во дејствувањето бидејќи и најмалите гестови на љубезност и суровост можат да ви се вратат  и да ви наштетат или да ви помогнат, а да не зборуваме за поголемите напори и дела. Сите многу добро знаете што каде води и зошто го правите тоа. Вежбајте ги воздржувањето и умереноста. Учете и од грешките на другите но повеќе учете од нивните правилни постапки. Устата држете ја затворена и работете на случајот. Ако има потреба да зборувате зборувајте конкретно и точно. Својот живот ставете го пред животот на другите.

Нека не ве замати идејата дека повторно ќе живеете за сега да и се предате своеволно на смртта!

Доста е лекции за денеска. Следниот пат ќе ви го кажам патот до просветлувањето, пат кој самиот сакам а неможам да го изодам.” –Џу Гој ја наведна главата како благо да се поклонува на своите ученици, им даде знак со раката да си одат и се повлече во пештерата.

Почна да дува силен ветер покрај брегот. Свирењето од пештерата можеа сега да го чујат птиците и околните суштества. Ехото од лекциите на Џу-Гој беше толку силно што за жал повеќе се основаше на стравопочит одошто на почит, учениците молчеа и имаа израз на лицата како да слушаат со внимание но ретко кој вистински слушаше, само еден од неговите ученици почна да размислува за зборовите на Џу-Гој но вниманието му го одземаа мислите од кои неможеше да се воздржи, мислите за некоја девојка чија појава му беше оставила помоќно ехо.

„Верување“

Еден од учениците го праша Џу-Гој: “Учителе верувате ли вие во Господ?”

“Да, верувам.”-одговори Џу Гој. Но во изразот на лицето на својот ученик виде презир и разочарување, затоа и мораше да го дообјасни своето верување за да не биде потценет, омаловажен и непочитуван. Бидејќи треба да се биде молчалив во вистински момент исто како што некогаш треба да се биде гласен.

“Луди се оние кои веруваат дека универзумот се врти околу нив и дека се е тука само за нивно задоволство, тие се прости селани чиј свет е нивниот имот и село. Јас верувам во она кое најчесто се нарекува Господ, но на свој начин.

Не им верувам на религиите но ги црпам поуките од нив. Религиите се верувавања во одредени региони, манифестирани во заблуди за сфаќањето на Бог кој најчесто е заменет со лукави смрттници.

За жал Вистината е откриена само кога ќе се разоткријат лаги. А онаа вистина по која трагаме е онаа што сами ќе ја откриеме и препознаеме.

Не за џабе старите рекле:” Рајот е онаа благосостојба што ќе ја создадеш во животот, а пекол е тоа низ што поминуваш создавајќи го Рајот.”

Никој не се вратил од вечниот заборав и смрт, иако луѓето прават надежни обиди и ги нарекуваат децата со имиња на моќни луѓе кои некогаш живееле со надеж дека ќе се повтори историјата.

Мудроста на живеењето е да ја најдеш бесмртноста реално. А оној што ќе се нарече себеси мудар автоматски станува глупав. Светот е полн со глупаци поради тоа што работат со самоубиствени лаги. А Господ?

Господ е изворот на доброто, на човечкото. Иако вистинската човечка природа е во крв до колена нашите верувања, не вадат од живиот песок на омразата. Затоа што никој не може да живее а да не верува во нешто! Никој! И не ги потценувај оние кои ќе речат

“Да, верувам во Господ.” Бидејќи тие и преживуваат долг живот, а можеби и подолго.”

„Слободата“

Кога Ухралите беа растерани од Иштар Џу-Гој беше среќен затоа што знаеше дека народот е ослободен.

Тоа не беше негов роден народ, и самиот беше далеку од дома. Но во секој човек гледаше брат и сестра и каде и да беше се чуствуваше како дома. Замислете го тоа чуство, каде и да одиш да имаш чувство дека си дома.

Чуство на сигурност топлина и препознавање. Тоа чувство го имаа оние како него, оние кои многу патуваа. Беше слободен. Слободен од луѓе кои му кажуваат како да оди, што да прави и како да живее. Ослободен од неуки морони и нивните полтрони. Ослободен од надуени свињи што го фрлаа во затвор заради неговите обиди да ги освести луѓето. Иштар бликна во среќа бидејќи ги снема узурпаторите.

Власта ја превземаа бунтовниците. И Џу-Гој беше еден од нив… ги учеше своите ученици на вистинското значење на зборот слобода. Ги учеше да не се приврзуваат премногу за материјалните работи, бидејќи материјалното за разлика од духовното и мудроста го губи својот сјај со време и избледува. Но исто така и ги научи да не го испуштаат од раце она кое макотрпно го стекнале нивните семејства, ако сакаат подобро да живеат и да не бидат скитници.

Мразеше крадци од секаков вид. Џу-Гој се чуствуваше слободен отсекогаш затоа што така се гледаше себеси. Еднаш им рече на своите ученици:”Некој ќе рече дека слободата се состои во тоа да правиш што сакаш под услов да не го загрозуваш туѓиот круг на слобода, а нели е тоа уште едно ограничување? Некој пак ќе рече дека ѓаволот е најголемиот бунтовник за слобода против најголемиот авторитет-но тоа го велат оние кои се алчни и злобни. Слободен е оној што ужива во фактот дека го нема тоа што повеќето го посакуваат... а заробен е оној што е презадоволен со своето. Да не бидеш слободен значи да бидеш приклештен од канџи на стравови, а тој што е ослободен од страв понекогаш гине како будала, додека вистински слободниот човек толку добро и промислено живее што дури и несвесно ги избегнува опасностите и смртта.”

Не ја гледаше слободата како слобода во лудило проследено со насилие, да... беше суров со зборови- кога го напаѓаа со зборови и носеше скриен нож со кој ги заплашуваше глупавите кога имаше потреба а воедно и беше понекогаш благ со непознати. Сега кога дојдоа луѓе од Заромонд и со своите страшни оружја ги растераа Ухралите од Иштар, беше среќен затоа што во градот дојдоа луѓе кои носеа “скриен нож” како него а пред да го извадат се обидуваа да се соочат со непријателите преку разбирање. Се радуваше на помислата колку ќе научи од нив, или пак тие од него.

Едно стоеше: целиот град беше исчистен од срамот на луѓето-нелуѓе и сите прославуваа. Ја прославуваа својата слобода.

Џу-Гој седеше настрана. Качен на една од карпите на брегот, неговиот плашт се виореше на ветрот а лицето му беше во сенка од ќулавката. Целиот свој живот трагаше по

мирно место за живеење. Местото го најде пред години во немир, но сега без да мрдне од истото место пристина на друго подобро место движејќи се само низ единица време.

Времето го ослободи од многу стеги и пранги. Но тоа само го направи посилен и внатре и надвор. Џу-Гој не веруваше во тоа дека секое лошо е за свое добро, веруваше дека секое лошо е за лошо.

И не сметаше дека неправдите над него биле лекција и учење туку само малтретирање, тоа што вистински го смени беше од друг извор кој му помогна да научи како да биде… Слободен.

„Океани“

Кога го прашаа Џу Гој:”Зошто како деца не лажеа дека штрковите ги носат децата? Зошто има потреба од такви наивни лаги?” Тој вака им одговори на своите ученици:

“Според легендите и митовите на елините првиот човек бил Пелазг, кој изникнал од земјата Аркадија, Пелазг или “Штрк” е надимакот на неговото племе “Штркови” наречени поради нивниот тотем –Штрк. Демек предец на сите луѓе е некој старогчки шмокле со маалски надимак Штркот! Измислици! Од таму се развила приказната дека штрковите ги носат децата кај родителите и простите со тупа насмевка на снобска мудрост ги лажат своите деца, бидејќи им е срам или страв да ја кажат вистинската причина за појавата на децата.

А гарантирам со живот дека ниеден од нив не го знае ова вистинско значење. Таквите приказни како “баба рога” за пољубопитните деца, “црвенкапа” за оние деца кои подолго остануваат да си играат и сакаат повеќе да шетаат, за да ги уплашат со “волк на шумската патека”, дури и Дедо Мраз со подароци за мирните и покорните, приказна што го извитоперува и извртува споменот за дарежливиот светец Никола и многу други приказни за плашење и ветувања...се само заробување на децката воља за вистината, децкото љубопитство се опколува со страв и се учат дека подароците материјалните добра се смислата на животот, и се цензурира нивната чиста слободна мисла со оправдание дека се штитат од информации кои можат да им наштетат.

Но како ќе се спаси некој од невоља ако размислува според лаги или според вистина?”

“Според вистина.”-Одговорија учениците.

“Јас никогаш не ги лажам моите деца. А моите деца сте вие-моите ученици вашите прашања оплодени од моите поуки раѓаат мисли што го усогласуваат течението по реката на реалниот живот со пловењето во здрав чамец-здрава основа.”

“Ако некој ви побара чамец и имате ќе му дадете чамец со дупка или здрав?”

“Здрав чамец.”

“ Не ги лажете децата! Ако ги излажете ги пуштате по реката на животот со продупен чамец од лаги и кога ќе стигне нивниот чамец до морето ќе потоне. А оние што пловат по морето на мудроста, отвараат нови тајни на животот.

Сите деца дознаваат каде и кога, кој ги лажел, а сите возрасни созреани луѓе ги мразат лажговците. Секој од нас го има скрпено својот чамец оштетен од разорни лаги, за да пловиме по поволен ветер и за да не не’ совлада дивата струја на реката разбранета од чамци што тонат, почујте ги моите зборови и еден ден мирно и спокојно ќе пловите по морето на мудроста а вистинаљубецот -делфинот и лажгата- ајкулата ќе ги распознавате по бранчето од перката и ниедна бура нема да ве убие затоа што ќе бидете во здрав чамец.”

Бидејќи Џу Гој подучуваше на плажите, блиску до пристаништето еден од учениците се загледа во галиите и трговските бродови.

“Учителе јас ќе пловам по морето на мудроста во брод.”

“Човекот не може сам да ракува со брод, но и кога тоне бродот секој се спасува со својот чамец.”-рече Џу Гој и пријатна смеа ги обзема младите ученици.

Една од помладите жени се загледа во лицето на учителот, а Џу Гој веќе го беше свртел својот поглед кон небото, замижа и како да му зборува ветрот или како во себе да кажува молитва за момент беше отсутен.

Всушност во себе ги слушаше звуците на галебите за кои секој морепловец знае дека се знак за брег, каде има галеби- копното не е далеку, а тој ден немаше галеби на плажата бидејќи беше зима- во неговиот ум зимата беше неговата старост, галебите беа разлетаните мисли, копното нова граница, реката-река на животот, морето-море на мудроста, а неговите ученици пловеа по река која води кон морето од кое тој им се наближуваше, радосен што има што да им раскаже, бидејќи го препловил морето во здрав чамец а во неговите визии зад планините од кои се спуштаа реките се наѕираше ново море кое можеби никогаш нема да го види, но тоа воопшто не го растажи бидејќи уште во следниот момент ги отвори очите и ги погледна своите деца кои совеста не му дозволуваше да ги лаже и помисли:

“Пред нив стојат неоткриени океани.”

„Сина Крв“

Џу Гој ги праша своите ученици:”Кои се луѓе со сина крв?”

Многумина од нив одговорија : “Тие со кралско и царско потекло.”

“Не.”-рече Џу Гој низ насмевка зад која се криеја илјада тајни, и рече:

“Сината благородната крв, е всушност само синото мастилото на оние што пишувале.”

„Помрачување на Сонцето“

Солке седеше сам во полната гостилница, и уживаше во пијалок кој беше мешавина од рум, темен коњак, и којзнае кој се не друг алкохол познат под името “Помрачување” така ја викаа таа смеса од две причини првата беше што обично секој што не беше навикнат на толку силна напивка “ќе му се смрачеше” и ќе изгубеше свест, втората причина беше тоа што ако се издржи заматеноста во умот накратко се изоструваше сетилото за вид и воедно се појачуваше “вољата на нагонот кон спротивниот пол”.

Солке се одликуваше со натпросечна висина –која ја наследи од својот татко, како и бледиот тен на кожата, имаше благо закосени очи и црна коса како својата мајка. Неговите очи беа специфични... левото му беше светло зелено а десното кафено црно. На одредена светлина само за момент можеше да се забележи жолт сјај(што потсетуваше на сончева светлина) во неговото посветло око и бела искра во темното.

Со крајшникот на своето око како да здогледа познато држење на еден од луѓето во негова близина, првата негова внатрешна реакција беше радост, се загледа убаво во човекот и во него го препозна својот пријател Тилак, пријател кој долги години го сметаше за мртов. Стана и се развика колку што го држеше гласот:

“Тилак! Ти црно ѓубре! Жив си!” –му се приближи на црниот човек, со келава глава кој беше облечен во портокалова шаолинска тога.

“Солке! Пријателе! Брате!”-се гушнаа со тапкање по рамото. “Хаха... толку ми е мило што те гледам. Мислев дека си мртов. Што ти се случуваше сиве овие години?”-почна да се радува Тилак.

“Дојди ќе седнеме, имам маса.” Седнаа и Солке нарача уште едно “Помрачување”, а Тилак кој избегнуваше алкохол како ѓаволот што бега од распетие зема топол зелен чај. По кратка пауза на молчење и набљудување Солке рече:

“Во шаолинскиот кодекс кој го следеше еден од постулатите беше следбениците да не се врзуваат за материјални работи и земски врски за полесно да може да им напредува душата во небесите... затоа претпоставувам дека повеќе си ми недостигал ти мене одошто јас тебе. И токму затоа мислам дека имам право прво да ми раскажеш што ти се случуваше по Заромонд, па потоа ќе ти кажам за мене.”

“Шаолинскиот кодекс остави трага на мојот живот, но и самиот знаеш дека ти замеша прсти во упропастување на мојот статус на свештеник, кога ме запозна со мојата сегашна жена, а и може да се рече дека сега сум ти благодарен за тоа.” –рече Тилак низ широка насмевка.

“Таа и беше причината што ја избегнав катастрофата во Заромонд. Дознав дека сме зачнале дете и заминавме за ова место каде што живејат нејзините родители.“

Солке само ја наведна главата и тивко проговори: “Моето семејство страдаше од катастрофата во Заромонд, и сега сме разделени со смрт. Мило ми е што си стапил во врска со жена од која само смртта може да ве раздели. И така велиш си станал домазет, хаха... ”-наеднаш се расположи Солке.

“Па знаеш и самиот дека сите пари што ги заработивме со училиштето за боречки вештини останаа во банката во Заромонд. А и предходно како свештеник бев охрабруван да немам материјални средства и да не поседувам ништо освен облеката.”

“И се појави пред своето идно семејство со празни раце?”

“Не. Во моментот кога се израдував на бременоста на својата жена, инстиктивно ми се роди некое чуство на одговорност за тоа како ќе расте моето дете и земав две третини од мојата целосна заштеда пред да заминам, што се покажа како среќа во несреќа бидејќи по неколку дена стигнаа вести дека од Заромонд останало само прав и пепел.”

“Зошто барем не ми кажа дека заминуваш?”

“Па се’ се случи така брзо, а ти тогаш беше презафатен, нели се подготвуваше да водиш група на ученици низ просториите на “Ангелот”.”

“Заромонд беше збришан од нуклеарно оружје што остава радијација, да не бев во моментот на напад во свеленскиот брод немаше да го преживеам тој пекол, како што не го преживееја илјадници. Меѓу кои и моите најблиски... а сестра ми можеше да ги спаси, Лера го направи најужасното нешто. Се вљуби во вампирот Иодел-помладиот и побегна со него без да не повика, таа знаеше предвреме што ќе се случи... сега... сега таа е мртва за мене.”

“Твоето семејство го сакав како свое. Уште се сеќавам на овошните салати што ни ги правеше мајка ти кога учевме заедно кај тебе. Прими мое сочуство. Врските што ги раскинуваме во земскиот живот остануваат одврзани и на небото.”

“Да се напиеме за тоа!”-рече Солке, се насмевна со насмевка која ја има човек што сам се спасил од давење во темна длабочина и додаде: “На здравје! Нашите непријатели нека имаат деца од нас!”

“Од тебе пријателе! Јас сум среќно оженет човек.” –рече Тилак и ја чукна својата чашка чај од криглата со “Помрачување” која Солке ја испразни на екс со големи голтки.

“ Да ти кажам и не е лош животот овде во Горамад. Градот е доволно голем да не се смета за мал, а доволно мал да не се смета за голем. Последниве 15 години беа доста интересни. Отпочеток се обидов да отворам сала за вежбање боречки вештини но тоа не одеше како што очекував. Потоа благодарение на мојата жена, нејзиниот татко повлече некои конци и завршив како тренер на полициските регрути. За специјалните единици. Работата според програмата ми се состои во тотално мачење на регрутите, до крајни граници. Но од мојата единица излегуваат најдобрите, спремни да се справат со секакви ситоации.”

Солке за момент го загледа својот пријател. Држењето на Тилак кога го запозна беше понизно и почовечко. Сега Тилак изгледаше некако поукочен, покрут и полн со самодоверба.

“Во моето искуство, со навреда не без, Полицајците се претежно глупав џган што само знае да следи наредби. Нешто како куче-чувар за овците од волци. А во таква средина и овчарот-покажа со чашата во рака и испружен прст накај Тилак. –кој го вежба кучето како да брани станува тап во таква средина.”

“Те уверувам пријателе, работата немала никаков ефект на мојата личност, јас сум сеуште истиот човек.”

“Да не се уверуваш сам себе? Порано додека беше шаолин и му се поклонуваше на буда, за да си го загарантираш просветлувањето не сакаше на мравка да згазиш, а сега “тренираш” специјални полициски трупи, а знам за тие тренинзи дека не поминуваат без малку насилство кон учениците.”

“Солке ајде сега... и сам знаеш дека кога во Заромонд заедно дававме часови по боречки вештини не бев насилен кон ниеден кандидат, мојот пристап е различен. Јас сум тивок, не викам како другите тренери, не ги удирам кандидатите. Само не им давам да вежбаат ако нема дисциплина, посветеност или волја за учење и ги маркирам за никогаш да не можат да влезат во мојата единица. Тоа е единствената казна. Сите ги знаат условите. Но почитуван сум поради тоа што една од главните одлики ми е што работам со сосема различен метод на казнување и наградување.“

“И омразен од “недостојните” кандидати.”

“Всушност и тука грешиш. Кандидатите кои ги отпишувам имаат шанса не само да тренираат туку и да го заземат моето место. Ако ме победат во чесна борба без оружје. Многумина дури се пријавуваат само за да се борат со мене.”

Солке уште пред Тилак да ја доврши реченицата, замавна со лево кроше преку масата и Тилак рефлексно го блокираше ударот со двете раце кон својата десна страна, во празнината што се отвори Солке со директен удар продре низ воздухот и ја стопираше тупаницата пред носот на Тилак. Црнокожиот човек се насмевна со своите бели заби, а Солке ја отвори дланката и двапати ко чукна по образот со зборовите:

“Не ме интересира твоето место, немам намера да бидам Овчар.”

“Солке, не за друго, не сакам да те тепам.”

“Се сеќаваш каков ќотек разменувавме кога бевме помлади во Заромонд?”

“Да ама бевме фер. Некогаш ти победуваше некогаш јас ама нели се договоривме дека сме еднакви, откако ги разменивме техниките што ги знаевме.”

“Мислиш откако подлегнавме на повредите, хаха... да тоа беа добри времиња... сега ти си смирен со една жена а јас сеуште роварам по земјата... ”

“Јас имам 5 деца, семеен човек сум. Ти имаш...?”-Тилак направи движење со раката покрај масата како да допира мали децки глави.”…малечки?”

“Малечки и големи вкупно 242.” –вилицата на Тилак полека се спушти, а очите му се претворија во две полни месечини.

“Ти имаш жена, јас имав цел харем од жени…не ме сакаа сите, но јас “ги сакав” сите”.-му намигна на својот пријател.

Солке полека му раскажа на Тилак за тоа како и зошто стана везир на кралот Гот.

Му раскажа дека улогата на судија што ја извршуваше всушност му го беше спасила животот. Му раскажуваше за тоа како во една прилика ги беше поштедил учениците на Паганот кои се убијци, само поради правилото на Караите да не се убива.

И како еден од тие убијци му го спасил животот кога паднало кралството на кралот Гот. Потоа се задржа на деталите во харемот, раскажувајќи му дека неговите љубовници биле разновидни и прекрасни, во сите можни комбинации на убавина што може да се најдат. Солке ги знаеше имињата на секоја од нив и на секое дете што му се роди.

Му зборуваше на Тилак за тоа колку е волшебно да бидеш опкружен со убавици и да уживаш во нивната топлина и љубов, како и во резултатот на таа љубов-радоста пред тебе да растат твоите деца, згрижени и безбедни.

“Првото дете со црна кожа го нареков по тебе пријателе, мајка му Нара е нубиска убавица со прекрасни зелени очи, долга коса и прекрасни женски облини.”-Солке ја рашири раката под задниот дел од појасот.

“А ако си избегал од таму сега кој ќе се грижи за твоето потомство?”

“Ученикот на Паганот кој беше задолжен да ме погуби ме пушти, но морав да го онесвестам од ќотек пред тоа да се случи за да може да се оправда. Моите жени и деца ме мислат за мртов. Како и сите во тоа кралство. Помалечките се осудени од текот на животот да израснат без татко, што и не е така лошо. И мојот татко ме напушти поради неодложлив состанок со смртта. Тие барем ќе ја имаат мајката во својот живот. Еве ти ветувам дека еден ден ќе ги соберам сите мои копилиња и ќе ги поведам во борба против злото какво и да е... хаха...”

“Солке, се начука се направи патос, камен си, не ломоти глупости.”

“Ама ајде Тилак, знаеш како викаат, од пијаниот и будалиот бега. А овде јас сум пијаниот.”

“Епа јас не бегам нигде.” –рече Тилак со широка насмевка и зема голтка од чајот кој веќе се беше изладил и сега горчеше. Кога се засркна, Солке прсна во смеа од изразот на “непријатното изненадување” на Тилаковото лице. Тилак изгледаше како гадлив човек што голтнал живо јајце.

“Па не го викаат зелен чај за џабе. Го прават за зелени како тебе.” –почна да го задева својот пријател.

“Осветата е оброк што се служи ладен, а чајот понекогаш ако се излади горчи.”

“Епа искористи, пиј од чајот додека е топол. Знаеш не е се така црно и бело, еден маж една жена, има и жолто-рече Солке покажувајќи накај една девојка со жолта коса- и зелено- покажувајќи кон друга помлада – и црвено – покажувајќи уште еднаш дискретно кон една девојка што урлаше на своето момче-сфаќаш?”

“Сфаќам јас дека во харемот си се мрднал од умот.”

“Многу е како да речам... христијанска таа традиција на една жена за еден маж, а мојата сестра која не остави во Заромонд цврсто се држеше за тоа верување... затоа го презирам тој начин на живот. Нели е слободата најважна? Слободната љубов? “

“ Слободниот сифилис?” –му се подбиваше Тилак.

“Не легнувам јас со секоја, условот ми е само да ми се дигне енергијата во утробата и да почуствуам вистинска природна реакција и желба за неа, која и да е...”

“Епа јас тоа го чуствувам само со мојата жена.”

“Те разбирам комплетно и го почитувам твојот избор, највеќе поради тоа што татко ми исто одбра една и никогаш не ја изневери. Но јас пријателе не сум татко ми.”

“Да... не си. Да наздравиме за татко ти.” –Тилак и даде знак на келнерката да му донесе едно “Помрачување”. Кога стигна пијалокот, ги кренаа чашите и наздравија едногласно: “За тој што го победува ѓаволот! За Еладан!!!.”

Долго седеа во таа меана, се запија како коњи на поило и разменуваа спомени.

“А зошто намина овде? Да се напиеш чајче? “

“Уф заборавив, заборавив дека дојдов да се договорам со Меанџијата да ни го позајми готвачот на неколку дена. Ама ете не сакало да биде. Утре на работа повторно ќе јадеме коњско месо од конзерви. А да ти кажам тоа месо е доста здраво... “ –и додека Тилак објаснуваше за тоа колку било здраво да се јаде коњско месо од конзерва, Солке го облеа ладна пот кога забележа дека кесето на појасот некој му го исекол и украл.

Со крајшникот на окото забележа една силуета во црн плашт со ќулавка како брзо се искрадува накај излезот. Солке како стрефен од гром, излета накај силуетата и како мачка скокна преку една маса која му стоеше на патот. Гостите кои седеа на таа маса како да не забележаа ништо, се додека Тилак не се струполи колку што е долг и широк врз нивната вечера во обид да постапи како својот пријател.

Солке беше оштар и брз, Тилак исто така но не под дејство на алкохол, во неговите денови како шаолински свештеник пијаниот бокс беше вештина за оние кои пијат, а Тилак отсекогаш слабо поднесуваше алкохол.

Целиот размачкан со сос од домати, топено сирење и шпагети излезе надвор за да проследи како Солке стои во борбен став додека крадецот бегаше со 50 метри предност.

Солке стави два прста во устата и свирна толку силно што неколку прозорци во околината се осветлија од љубопитство.

Од небото му возврати крик на Сокол кој испушти тоболец со стрели пред нозете на Солке. Солке ги стави рацете зад грбот и од под наметката извлече две закривени сечила. Ги спои со држките и кога се спојија една во друга во рацете имаше лак од еластичен метал, брзо го натегна свилениот конец и со две-три движења ја најде посакувана стрела во тоболецот што го испушти Соколот од своите канџи.

Но сега наместо да нишани во својата цел Солке ја пушти стрелата да лета во парабола, и со едно движење го спушти лакот и замавна со раката во правецот на крадецот, стрелата како да реагираше на ова движење нагло полета накај силуетата која бегаше. Кога стрелата се забоде во десното рамо на бегалецот, крадецот го испушти кесето преку гест на згрченост и остра болка. Но како ова да не ја спречи силуетата, се наведна кон кесето го зема и направи неколку чекори предавајќи го кесето како штафета на друга силуета во црна наметка која изнурка од мракот на зафрлените улички и исто така незабележано исчезна од каде што дојде.

Солке трчаше по ранетата силуета-бегалец и кога стигна до неа таа неартикулирано се виткаше од болка и пцуеше на сет глас. Нејзиниот глас беше глас на жена. Солке ги сметаше мажите и жените еднакви во однос на правата и одговорностите, и во однос на казните.

“Зар ќе ме убиеш заради твоите пари копиле едно непрокопсано!!??” Солке како што трчаше само се исфрли во скок и со своето колено налета на лицето на крадецот-жена која клечеше на колена и се држеше за крвавото рамо во кое имаше стрела.

Жената се онесвести од ударот и се испружи на улицата. Солке уште додека трчаше виде како нејзиниот сојузник исчезна во непознат правец, плукна на страна и бришејќи ја потта од своето чело и иако знаеше дека жената не го слуша, рече:”Јас не убивам. Ама тоа не значи дека ќе поминеш неказнета.” Кога Тилак се дотетерави до местото Солке веќе го расклопуваше лакот и кога го расклопи Тилак забележа дека Солке во рацете има два кратки меча. “Ги префрли парите на некој друг и тој избега...” “Не се грижи пријателе тоа се само

пари. Гости што доаѓаат и си одат...” –го тешеше Тилак својот пријател. Солке за момент се насмевна на својот пријател: “Знам дека сакаш тестенини ама не ли научи да не си играш со храната?”

Тилак го избриша сосот од домати од лицето и погледна Солке со поглед кој можеше да замрзне човек од страв, сакаше да му даде до знаење да не претерува. Тилак не беше горд човек. Очите му светеа од пиењето, а пијаните луѓе кои не умеат да се контролираат најчесто се насилни. Тоа траеше неколку секунди и потоа Тилак почна повторно да се клати лево десно.

Кога ја погледна девојката пред себе, Тилак и ја извади ракавицата на десната дланка и го препозна тетовираниот знак на еснафот на крадците. Полицијата набргу пристигна поради тоа што гостилничарот ја повика поради гужвата и неплатената сметка. Тилак нареди да ја “згрижат” девојката и го покани Солке во својот дом. На пат кон дома, Тилак преку штуцање и подждригнување му рече: “Секој што краде... од тебе е голем будала...затоа...затоа што не знае... од кого... краде.”

“Од пијаниот и будалиот бега.” –рече Солке и го потфати поубаво својот пријател кој буквално му се беше наслонил со целата тежина за да го однесе до дома.

“А на волкот му е дебел вратот оти сам си коли овца.”-промрмори Тилак.

“И каква врска има тоа со било што?”

“Па нема! Исто како твоите глупави поговорки. Мислиш дека си ептен паметен а?”-со зарипнат глас почна да вика Тилак.

Пред да стигнат до куќата на Тилак имаше една пријателска борба меѓу нив за да се отрезни Тилак, да не се појавува пијан пред жена си. Тепачката беше мотивирана и од фактот што Солке не трпеше кога некој му се дере во лице и притоа го плука кога зборува. Но можеби ќе беше попаметно да се појавеа дамла пијани одошто полу-трезни и со модрици по лицата.

Жената ги пречека со прекорнички поглед и со рацете на половината, Тилак ја бакна и помина покрај жена си како што поминува девојче што се задржало во излегувањето покрај татко си, но наеднаш нејзината грижа и огорченост ги снема кога го препозна човекот што ја запозна со нејзиниот маж.

„Поезијата на Љубовта“

Додека појадуваа Солке молчеше, Солке како и татко си имаше златно правило во животот “кога се јаде не се зборува” и ужасно го иритираше кога требаше да одговара на прашања со полна уста, тогаш само ќе дадеше знак дека џвака и неможе да зборува. Жената на Тилак, Мапала не престануваше да зборува, дрдореше за тоа колку го сака Тилак и како убаво живеат во хармонија, ја истакнуваше нивната љубов како најважната работа во нејзиниот живот. Дури и на сред јадење извади еден пожолтен лист хартија од прслукот објаснувајќи дека е тоа песна која ја напишал Тилак за неа и која ја чува секогаш блиску до срцето. Почна да чита со лоша интонација и пренагласување а песната одеше вака:

“Дали си самовила излезена од некоја бајка?
Или си снежна кралица што прво замрзнува срца а потоа ги крши?
Дали си принцеза која бара витез на бел коњ?
Или си вештерка престорена во убавица?
Дали си калуѓерка што решила да го напушти манастирот
и да побара друг вид на љубов?
Или си проститутка која наплаќа во крв и солзи?
Дали си бел ангел што го отвара патот кон небото?
Или си Ѓавол кој сака да ја додаде мојата душа во својата колекција?
Дали си ромка што игра само за мене?
Или си дигната кокетна дама која нема ни да ме погледне?
Дали си од некој древен народ?
Дали сум те видел пред векови и векови како нешто друго?
Или е тоа мојата фантазија?
Не, ти си девојка во мојот град.
Толку достапна а толку далечна.
И јас сум млад човек од твојот град.
Толку достапен а толку далечен.
Ама тука сум. Те гледам.
Не играј криенка со очите.
Ако ти се допаѓам како што ми се допаѓаш,
Обиди се да ми олесниш
Не биди прегорда, не биди нешто што не си!
Како ќе ме препознаеш?
По начинот на кој те гледам. “

Тилак потоа објасни дека ја напишал песната непосредно откако ја запознал Мапала, и кога паднал во тага кога таа не му го возвратила погледот, а подоцна и самата објасни дека во тој момент се подготвувала за испитување и гледала во празно од замисленост. Солке не се ни трудеше ни културно да клима со главата, јадеше и константно мислеше на тоа како му пречи кога го вознемируваат во јадењето. Сепак му се допадна песната, но немаше да го признае тоа.

Беше почестен поради тоа што нивните пријатели ги делат своите интимни чуства со него. Мапала додаде:

“Нели го бива Тилак за пишување, се прашувам дали можеби може да стане и славен поет или писател? Ти што мислиш Солке?”

Солке ја избриша устата со подлактицата и рече:

“ Врска нема од пишување-намигнувајќи му на Тилак- може да пишува дневни романчиња за ограничени домаќинки и да заработи за подобра храна, толку му е талентот.”

Мапала за момент застана стаписана: “Како се осмелуваш да доаѓаш во нашата куќа и да плукаш на пишувањето на Тилак, на нашата храна и мене да ме нарекуваш ограничена домаќинка!? Ти си неблагодарен ...”

Во тој момент Тилак и Солке истовремено прснаа во смеење, а Мапала по мал момент на збунетост сфати дека Солке се шегува.

“Мапала незнаев дека толку ти бил плиток бојлерот, да знаев тогаш немаше да ве запознаам.” – продолжи Солке.

“Мразам луѓе кои не даваат јасна граница меѓу шегата и сериозноста. Тие се лицемери кои кога ќе згрешат играат на картата “се шегував”. ” –рече Мапала.

“Кој се шегува?”-рече Солке уште поиронично.

“Мапала љубов моја”-рече Тилак-“најдобрите другари се како браќа што толку време поминале заедно од што се сакаат се фалат со навредување. На пример ако Солке сака да ми каже дека ме сака ќе рече дека ме мрази а тоа значи спротивно.”

“Во тој случај го мразам Солке. Речи му на тој твој божем пријател да ја напушти куќата пред да ја земам метлата и да му покажам што мислам за тие ваши кунг фу глупости.”-го рече тоа и го сврте грбот, почека две секунди и ги виде нивните збунети лица во огледалото и потоа самата прсна во смеење придружено од нивното.

“Еее така се игра!” –рече Тилак гушкајќи ја и бакнувајќи ја. Додека се банкуваа малку се занесоа доволно за Солке неприметно да отиде по метлата и им даде благ бочен удар со сламениот дел од метлата.Да ги гледаше некој од страна ќе претпоставеше дека се работи за дечурлана во тела на возрасни. Несериозната страна на човекот излегува на површина само кога е опкружен со поблиски, ако премногу се покажува секаде тогаш си глупав, тоа го научи Солке од татко си. Кога се појавија децата на Тилак враќајки се од играњето во дворот целите извалкани и со разранети колена Солке ги нарече “диво племе” и глумеше стоична строгост пред нив, Тилак ги плашеше дека ако не седнат веднаш да јадат “чичкото ќе ги однесе”, а Солке професионално си ја одигра улогата на заплашувач како предходно да биле договорени со пријателот.

Кога малку се уозбилија, Солке помисли на вчерашниот проблем. Тилак му предложи да одат да зборуваат со синоќешниот крадец кој веќе е во притвор. Солке му рече на Тилак да го почека 1 час, и по еден час се врати во полната опрема на Маг, со нацртан Ратар на небо-сината наметка, металните ракавици и шлемот со perijaница од универзитетот на Волшебниците во Заромонд.

Отидоа до затворот таму стражарите го известија Тилак дека затвореничката несакала да зборува, ни под притисок. Моментално беше оставена во самица за да се предомисли.

Солке само кажа дека самиот ќе ги извлече информациите од неа, а Тилак потврди со климање на главата и Солке влезе во самицата.

Девојката беше убава, нејзината става беше тенка и женствена, косата и беше долга, рамна и жолта и и' паѓаше до половината, нејзините очи беа сини а нејзиниот тен блед, имаше изразени јаболкници на образите, левиот образ и беше попотечен по вчерашната ненадејна средба со летечкото колено на Солке.

Кога го препозна Солке трна да го нападне со ноктите кон очите, Солке и ги плесна нежните дланки на страна и ја зграпчи со металните ракавици за ушите, застанаа лице во лице и за момент драгиот камен на неговата кацига засветили и девојката наеднаш почуствува електрично празнење и малаксаност, тој почна телепатски да продира во нејзиниот ум, ги најде информациите за еснафот на крадците и токму кога сакаше да се оддели почуствува дека таа му се восхитува на неговото лице и на неговата моќ, влезе во нејзиниот тек на привлечност и за кратко време ги дозна сите нејзини интимни желби, сите нејзини сексуални фантазии, а воедно и фактот дека е девица која претерано мастурбира да си ја празни фрустрацијата и притисокот од ризичната работа на крадење. Се концентрираше на желбата кон него, и телепатски и даде до знаење дека ЗНАЕ дека го посакува.

На Солке никогаш не му требаше некоја посебна предигра, единствената предигра која му беше забавна беше кога жените го задоволуваат со уста, но знаеше дека девиците се невешти во таа работа и нејќеше да чуствува заби на најосетливото место. Внимателно ја тргна опремата на страна и се соблече до појас, девојката како да се двоумеше ја дршеше својата црна маичка цврсто со згрчени раце. Солке нежно и ги прифати рацете, таа ги опушти и ги исправи нагоре а тој нагло и ја истегна маицата и ја фрли на подот од самицата. И се восхитуваше на наејзините бујни гради со стврднати брадавици, почна да ја бакнува и ненаситно да и ги милува, штипка и граба градите а таа возвраќаше и Солке почуствува дека "женката е во жештина" како што го нарекуваше тоа облевање на топлина пред чинот. Наеднаш таа го погледна како да го моли и услувува во исто време и рече: "Ти си ми прв, ебењето е забава без правење деца, водењето љубов е забава чиј плод е детето… Ти што ќе направиш со мене?"

На ваквите прашања од типот

"Што сакаш љубов или секс?" Солке одговараше со "И двете!"

а кога беше поодморен беше побезобразен. А секогаш беше одморен.

Солке ја зграпчи со раката помеѓу нозете, продре во свилените гакички и почуствува пријатна топлина и влага околу мекото ткиво-центарот на нејзината женственост, а таа почна тешко да диши. Додека ја галеше и рече:

"Јас ќе те ебам и ќе ти направам дете. Муабетите за љубов можат само да ми ја намалат цврстината, и да ми го спуштат. Сега ќе те ебам. Шшш..."-и даде знак да не зборува и ги зема

рацете и таа му го ослободи појасот.

Солке ги знаеше сите нејзини вистински желби, првиот пат продре во неа како овен за разбивање на порти за замоци, нејзината екстаза беше помешана со болка и таа брзо стаса до кулминацијата. Но тој не, насекаде имаше крв но тој не застануваше и не погледнуваше надолу- ја гледаше во лицето.

Според старата книга на Кама сутра(која ја проучуваа неговите конкубини во харемот) позите низ кои ја вртеше Солке беа"Лице во Лице"- и ја најде Г-точката за три секунди и ја дразнеше за да ја неутрализира болката со задоволство, потоа "Качување на Дрвото"каде стоечки буквално ја држеше во раце за газот и и' го бакнуваше вратот, а таа се качуваше по него како дрво, "Набивање на клинот" -ја легна на подот ги стави нејзините нозе на неговите рамења, држејќи и ја раката на долниот грб за полесно да може да продира-набиваше љубов во неа, наеднаш неговото продирање од бранови премина во работа на клипови на мотор се додека по лудачки ритам кој потраа не се испразни со своето врело семе, таа почуствува бранови на сперма како ја исполнуваат но заедно не престануваа, таа продолжуваше да се бранува под неговите удари како свилено знаме на јак ветер, преминаа во "Газелата и Пастувот" каде уште повеќе и го дигна долниот дел на телото и продолжуваше понежно да продира, секое наредно продирање беше подлабоко и подлабоко, следеше "Ударот на Бикот" поза за бочно разоружување, Солке го контролираше своето дишење што беше многу важно бидејќи повеќето луѓе го задржуваат здивот, и можеше да се сецка и да застанува пред да сврши, така што ебењето да трае подолго и количината на исфрлен товар посодржајна. А и знаеше дека на сите загреани жени во моментот на страст многу им се допаѓа "кучешкиот стил" зачинет со кубење на косата од тилот, нежно гребење по грбот и плескање со раце по газот. Солке секогаш свршуваше внатре. Нивните сексуални игри потрајаа околу 4 часа. Четири часа врискање и воздивнување, стражарите не беа вознемирени само се прашуваа дали се ебат или Солке ја измачувува со некои страшни методи на мачители. Но тоа и беше една од нејзините моментални најинтимни желби мислата што ја фати Солке во нејзиниот ум гласеше "сакам некој да ме фати и здраво да ме изебе", а Солке беше "џентлмен што неможе да не ги почитува желбите на една дама".

Кога завршија и се облекоа таа беше светната како да имала средба со севишниот, неможе да ја тргне вљубената насмевка од лицето. Солке обожаваше понекогаш само да ги набљудува жените и тоа можеше да го прави со саати, да им се восхитува на убавината и раскошноста на желбата што му ја буди нивната убавина, помислата на тоа како може да ја приземни нивната возвишеност, да ја зграпчи нивната самовилска нежност, да им ја крши нивната т'нка снага, со други зборови сакаше да ги гледа од желбата да им го даде. Дали ги сакаше? Сите до една.

Заветот на Солке беше на секоја жена со кој создаваше потомство да им даде правило сите машки деца да се викаат Еладан а сите женски деца Але, со две цели : да им оддаде чест на своите родители и да ја нареди работата така што им забрани на сите со тие имиња да се спојуваат и имаат деца бидејќи се полу-браќа и полу-сестри а знаеше дека плодот на таквите врски се деца со свински опавчиња, или со три раце или две глави и секоја нејзина љубовница го почитуваше ова од страв.

"Но не ти го знам името, знам дека ти го знаеш моето бидејќи беше во мојот ум.И можам да речам дека најкратко ме знаеш од сите но воедно и најдобро. Но јас не знам ништо за тебе, како се викаш?"

"Јас сум Солке. Моето име значи "Сонце" на јазикот на Караите."

"Тогаш секогаш кога ќе се појави сонцето ќе мислам на тебе. Ќе останеш ли со мене засекогаш?"

“Инар зар јас ти ветив такво нешто?”

“Не.”

“Денес ти ја подарив мојата насмевка на лицето на твоето дете.“

“Копиле, за ова ќе те најдам и ќе те заколам. “-рече Инар низ солзи.

Солке клекна до неа ја погледна во насолзените очи, и рече:

“Премногу си вљубена во мене да направиш такво нешто.” –ја бакна на усните и ја остави во самицата која мирисаше на крв и пот.

Солке им кажа се што дозна за еснафот на крадците на Тилак и стражарите, -мразеше крадци од дното на душата. И по неколку часа му го вратија украденото злато. Сакаа и да му дадат пари за услугата на добиените информации но тој ја одби со зборовите “Не, несакам пари, напротив ми беше задоволство.” Кога излегоа од затворот по трансакцијата Тилак го праша:

“Чекај, сакаш да кажеш дека ја е...кхм. “

“Е не песни ќе и пишувам.” –одговори Солке.

„Самодбрана“

Откако Солке го истера поседокот на гости кај својот најдобар пријател Тилак реши да продолжи да хара по земјата во потрага по својата слобода. Кога се качуваше накај мирно накај пештерата каде беше “паркирана”и неговата машина за летање што беше капсула за спасување од “Ангелот”, кога над планината здогледа блесок како некоја комета што лета премногу ниско и во самата атмосфера блескаше како ѕвезда што паѓа но леташе хоризонтално и накај исток. Свирна со усните и се чу крикот на неговиот сокол Рас кој го следеше од височините и кој предходните неколку дена одмараше на кровот од Тилаковата куќа ловејќи утрински врапци. Соколот сам го порача додека ја имаше власта на везир под Кралот Гот а името му го даде поради неговиот деттски сон да има сокол наместо папагалче. Рас значеше едноставно Сокол на неговиот мајчин јазик, така и го викаше папагалчето. Но овој неидентификуван летечки објект што го виде не беше никаква птица ни папагал ни сокол повеќе го потсети на сопственото возило -на капсула од “Ангелот”. Затоа со трчање стигна до својата и полета накај исток. Го уклучи радарот и го следеше долго време. Леталото слета вертикално на врвот од една планина и на самиот врв имаше доволно голема чистина и за леталото на Солке и имаше изградено дрвена тврдина –веројатно и така настанала чистината. Солке мислеше дека е тоа некој негов пријател од универзитетот но кога човекот излезе од леталото изненаден дека е бил следен забележа дека се изгледот му се поклопува со личност од раскажувањата на неговиот татко тоа несомнено беше Џу-Гој. Солке се сепна и го сконтролира своето изненадување. Солке му се претстави на Џу-Гој со зборовите:

“ Џу-Гој! Доаѓам во мир. Јас сум Солке син на Еладан и Але. Половина варварин половина Караи дивљак. “

Џу-Гој низ иронична насмевка го поздрави:

“Хауг!” –и обајцата прснаа во смеа бидејќи обајцата ја сфатија заебанцијата на Џу-Гој бидејќи и двајцата беа доста начитани а најголем доказ беше смеата.

“Ако дојде да бараш Оде го испушивме последното со татко ти, чув за неговиот крај во Иштар...”

“Со цела почит кон смрттноста -Не верувам во тие самозалажувања за бесмртност на луѓето.”

“Тоа е затоа што и Сонцето е смртно. А моето име е Трагач по бесмртноста. Мислиш дека не сум открил ништо ново досега? Зошто мислиш дека Еладан живееше уште некое време и покрај озрачувањето од радијација во Заромонд. Да ја знам целата приказна се раскажува со восхит кон татко ти. Проживеа уште толку и успеа да се врати бидејќи Оде-то му го овозможи тоа. Затоа момче не биди скептичен кон работите што не ги знаеш.“

Солке остана стаписан и вчудоневиден од тоа сознание но го освести крикот на Рас кој исплашено излета од неговата летачка капсула и се упати кон шумата- во истиот момент забележа дека Џу-Гој му се приближува. Го покани во дрвениот замок изграден во јапонски стил и заедно вечераа. Солке одби да јаде месо од свои уверувања а Џу-Гој го исмеваше како што некогаш тоа го правеа Татко му и Галар Ер Кал –добронамерно. Заспа мирно. Кога се разбуди беше врзан за креветот. Првата мисла што му дојде беше: “Ааааа затоа се исплаши Рас.”

И почнаа да му се вртат некои мисли од типот на “значи животните сепак можат да насетат зло и да го предвидат” се додека не дојде Џу-Гој кој го одврза и му објасни дека тоа била шега што му ја направиле следбениците на Паганот без негово знаење. “ Извини за овој стрес, моите следбеници не се и мои слуги иако на некој заматен начин сум им формален господар.”

“Ти си господар на следбениците на Паганот?”

“Да. Само затоа што сум директен потомок на Паганот и Шии-Ја.Но не се грижи премногу си почитуван во нашата хм... заедница. Само поради тоа што си покажал човечност во власта и судењето кога ги судеше нашите агенти не осуди ниеден на смрт.Дојди со мене, си се фалел дека поседуваш знаење во боречките вештини преку годиниве сега е време да се покажеш имаме овде неколку твои стари пријатели што сакаат да спарингуваат со тебе до смрт.“

Солке се насмевна со насмевка на старите мајстори кои си имаат работа со арогантните своеглави деца што ги вежбаат. Бидејќи Солке беше куче што и лае и каса. А од касање на куче се умира само ако кучето е бесно. Ако не е само останува лузна. Солке оставаше лузни од типот на модрици и скршеници но никогаш не убиваше бидејќи во неговата внатрешност владееше мир а не беснило. И својата внатрешна светлина ја употреби како оружје. Кога ги виде познатите лица во дворот исфрустрирани дека биле затворени за своите гревови на убиства дека биле казнети од овој човек кога имал власт ги јадеше од внатре фактот што тие се убијци а тој не. И тоа го употреби Солке за да им го ослабне духот пред борба. Не чекаше тие да ги постават правилата и не влезе во дебата туку гласно и воздржано како кога судеше им покажа дека има моќ и кога не е на власт дека таа моќ е негова. Истапи на средината на дворот и проговори:

“Ќе се бориме фер. Еден по еден. Нема да убијам ниту еден од вас, не дека неможам туку дека тоа е мојот начин на живот. Мразам убивање и казнувам убивање како грев кон човекот и животното во сите нас. Вие за разлика од мене убивате затоа е време да ви одржам последна лекција.“

Џу-Гој потоа рече: “Јас ви ветив слобода. Бев убиец како вас и престанав бидејќи знам за што зборува овој човек. Неможам ништо да превземам да го спасам а и несакам да се мешам и да делам правда. Ќе кажам само дека ако кога завшат борбите нема ниеден мртовец ќе се оправда овој човек и нема да биде ловен од нас, колку и да ни понудат висока цена. Се согласувате ли браќа и сестри?”

Војската на слебениците на паганот одговори едногласно:”Да!”

Солке почна да си прави вежби за загревање и после неколку минути беше спремен. Тие вежби ги практикуваше со години секојдневно. Никогаш не бил поподготвен од сега да си го брани и да го брани животот.

Пред да почнат му понудија на Солке секоја борба да биде во различен ден за да се одмара помеѓу борбите. Но знаеше дека е тоа стапица, та не за џабе го врзаа да му покажат дека можат да го убијат во сон. И така и така Солке имаше набиено кондиција преку годините за да издржи поголеми напори.

Се слушна гласен удар во звоното од кулата и Солке стана свесен дека накај него тргнал напаѓач со нож. Солке му ја зграпчи залетаната рака за зглобот, му ја сврте со другата рака на лактот правејќи клуч го зароби својот напаѓач држејки го со една рака оневозможен и наведнат сопствениот нож му го стави под грлото и го праша дали се предава а следбеникот

на паганот почна гордо да вика: “Само мртов ќе се предадам!”

Солке го удри со шпицот од својата чизма во гениталиите од задната страна му ја скри раката и со држката од ножот го лупна со сета сила по тилот. Напаѓачот се онесвести од болка. Но сеуште дишеше. Остана жив.

Солке потоа почна да вика: Каква е оваа ваша правда кога ме напаѓа вооружен. Дозволете тогаш и јас да си ги земам оружјата од мојот летачки брод. Му дозволија. Солке се опреми-знаеше дека е непобедлив со својата телепатска кацига и металните ракавици кои исфрлаат огнени топки. Повторно се слушна ѕвоното. Напаѓачот овојпат држеше во раката закривен меч некогаш и сега познат како катана, јуришаше накај Солке со полна брзина. Солке произведе огнена топка од металните ракавици и ја упати накај мечот. Челикот се загреа до тој степен што почна да гори и дрвената држка од мечот и кожата од раката што ја држеше. Напаѓачот за момент изненаден и стресен од болката застана, тој момент на бесознание беше доволен за Солке да се сконролира и да ја употреби телепатската кацига. Му влезе во умот и почна да му создава нереални илузии и стравови го натера да се обиде да го крене повторно мечот кој беше вжештен со лажна слика дека не е. Потоа илузијата што следеше е во Солке да го гледа својот лик. Тогаш напаѓачот падна на колена од страв, и Солке му се доближи и му ги стави рацете на ушите, му влезе тотално во мозокот и му ги парализира нервите. Напаѓачот рефлексно го удри Солке во адамовото јаболко со својот палец во обид да го убие – тоа ја прекина трансакцијата и само му го наби јаболкото во вратот. Солке почна да кашла да се опорави а напаѓачот да се повраќа во расположени за убивање и докрајчување. Но токму тогаш сфати дека едната страна од телото тотално не реагира на неговите команди. Десната рака и десната нога не ги чуствуваше дури и не гледаше со десното око и мускулите на десната страна од лицето не го слушаа и не се мрштеа. Се влечкаше по земјата и викаше како рането животно. А Солке едвам се созема, се смири да не му биде пискав гласот и повторно почна да вика: “Дозволете борба без оружја нека нашите тела ни бидат оружја бидејќи моите оружја се премоќни за вашите.”

И му дозволија и видоа дека е праведен и благороден, а тоа беше само уште едно мудро извлекување на Солке кој знаеше дека неговата опрема и него го исцрпува дури и повеќе од физичкиот напор.

Повторно Ѕвоното како никогаш да нема да престане. Противникот беше огромен -грамада од мускули. Солке беше висок и агилен и нозете му беа долги. Кога ги виде нозете на противникот виде дека не им посветил големо внимание во процесот на зајакнување на телото со дигање тегови. Солке тргна без размислување противникот беше снажен но побавен, отткако Солке ја стекна потребната брзина се отфрли во висок скок и со цела таа акумулирана сила ја спушти својата пета врз чашката на внатрешното колено од противникот. Противникот падна а Солке повлекувајќи се само се издра: “Противник што неможе да оди неможе да се бори.” Ама противникот не се откажуваше влечејќи се по земјата некое време накај Солке се додека неговиот бес веќе неможеше да ја неутрализира болката поради внатрешно крварење, скинати лигаменти, скршена коска и што уште не на неговото бившо колено. Тогаш почна да вика да му помогнат почна да вика:” Доктоооор, Дооооктор!”.

А Солке седна да се удмори додека може и беше мирен како да нема никаква одговорност за тоа што се случува. Не дека беше нехуман, ќе му помогнеше на човекот само што сакаше да влее став во наредниот противник. И стратегијата му успеа. Наредниот борец се откажа од борбата тврдејќи дека ионака специјалност му се оружјата а другите почнаа да го исмеваат. Солке токму тогаш дојде до сознание на една среќна околност. Најопасните го напаѓаа први затоа што сите им се тргнале од патот кога решавале кој од нив прв ќе се бори со него.

Солке беше уморен-папсан но дишеше длабоко и без звук за да не покаже знаци на слабост и умор, но не стана. Остана уште еден напаѓач кој галамеше како не му се плаши и што уште не. Ѕвоното се чу а Солке сеуште седеше.

Го употребуваше знаењето што го имаше, во “Вештината на Војувањето” од Сун Ѕу имаше техника со која со неподвижност се збунува противникот и се заразува со своето однесување, плус и поодморен си ако противникот е приморан да трча накај тебе и за жал ова второво важеше само на бојно поле во средновековен Јапан на првата планета Земја. Противникот почна да му вика на Солке а тој беше неподвижен, потоа противникот почна да и се обраќа на толпата за тоа како не би се борел со некој што е неспособен и некои такви его пунечки муабети се додека не му сврте грб на Солке во својот занес.

Тогаш Солке се отфрли како пантер и го зграпчи со своите раце како со клешти за вратот но не да го загуши, затоа и го отпушти по краткиот силен стисок. За момент противникот ја изгуби свеста и падна на нос како исечено дрво.Поминаа неколку секунди тишина и кога се разбуди онесвестениот Солке му веќе го имаше заробено во позиција да му ја скрши ногата чекајќи да му се поврати свеста: “Се предаваш?” –праша Солке. “Се предавам.” –рече со шкртање на забите низ намрштен поглед што ветува одмазда.

Кога го виде тој поглед Солке без двоумење му ја скрши ногата. Противникот почна да вика дека Солке мамел и Солке предложи отворено да ја продолжат борбата ако сака да му скрши и рака по кратко молчење, во знак на покорување истапи Џу-Гој давајќи знак на докторот да го земе осакатениот и прогласувајќи ги борбите и предизвиците за завршени со зборовите : “Борбите и предизвиците се завршени.”

Кога се смири толпата од следбениците на паганот додаде: “Браќа и Сестри овој човек е слободен и нема да биде гонет од нас ниту од нашите деца, никој не умре денеска овде и Солке ги исполни уловите за свое избавување од смртта- се согласувате ли?” И толпата одобри со заклетва што Џу-Гој брзоплето ја смисли како духовен водач. Го извади Солке од замокот и го испрати до неговото летало, над кое го чекаше неговиот сокол Рас. Овојпат Рас беше мирен.

Џу-Гој праша:”Зошто мораше да ги осакатиш тие луѓе, мислам дека поморално ќе беше да ги убиеш... ама сфаќам зошто не убиваш и не е затоа што не можеш –го ценам тој факт кај тебе си го надминал татко си.“

“Морав да ги осакатам. Сега можат да ме убијат само преку други луѓе. Ама тоа нема да се случи, бидејќи верувам дека следбениците на паганот несакаат да си го извалкаат името дури ни пред себеси.”

“Да, но проблемот е што насилството понекогаш е неопходно а не треба така да биде.”

“Џу-Гој сочувај ги своите мудрости за своите ученици на плажите во Иштар, знам доста за твојот предок Паганот што пред да стане убиец бил свештеник. Зар ти би го свртел другиот образ ако би те удрил сега?”

“Влегувај во бродот да не те оставам сакат.”-му рече Џу-Гој а Солке за момент се замисли дали се шегува или не. “Татко ти ми веруваше затоа и ти преживеа денес, земи го ова во доверба.” –му фрли една кесичка со некаква смолеста материја. “Оде-се пуши, но не е производ од “децата на лотосот”.” –рече Џу-Гој. “Од каде знам дека не е отров?”

“Дека и обајцата сме дарители на живот а не на смрт.” –му рече Џу-Гој низ насмевка зад која се криеја илјада тајни и му посака среќен пат на “моралниот насилник” кој осакатува но не убива во самоодбрана.

„Змејот“

Солке беше во леталото што леташе во неодреден правец. Целта му беше да се одалечи од тврдината на Паганот. Зимата беше почната и денот нагло се скрати а сонцето ретко се пробиваше низ студените облаци. Леталото беше ставено на автопилот на курс кон југ. Бидејќи Солке беше исцрпен од борбите спиеше веќе неколку дена и а кога беше буден одмараше медитирајќи со затворени очи на пријатното зуење на моторите кои работеа на соларно полнење од плочите на трупот од леталицата а Сонцето поретко се појавуваше а со тоа и неговиот погон.

Го разбуди удар во земјата и заринкување на леталицата на некое поле, по инерција од поза за медитација( беше испружен како и спиеше како труп) нагло се освести и кога ги отвори очите забележа дека конзолата за управување на бродот решила нагло да го плесне во лице или барем тој леташе накај неа директно со лицето.

Рефлесно ја стави раката пред себе да го блокира ударот што резултираше со скршеница. Кога излезе од бродот и го ослободи Рас забележа дека леталицата и не е така оштетена колку што е тој самиот. Беше ноќ и забележа дека накај него трчаат луѓе со запалени факели, леталицата направена за во вселена беше доста издржлива но и светеше со разни светла на површината. Кога му се приближи толпата нагло клекнаа пред него и почнаа да му се поклонуваат. Зборуваа на јазик што не го разбираше но на хоризонтот забележа село кое и не беше така оддалечено од местото каде се сруши. И тој им се поклони и го прибраа во селото.

Требаше околу 20тина дена да му заздрави раката што му ја фиксираа со даски тоа беше сосема долг период за Солке да го научи нивниот јазик. Од тоа што можеше да го разбере го почитуваа како човек на ѕвездите кој е пратен да ги спаси од Змејот. Бидејќи наводно како што им личело на нив се родил од ѕвезда која паднала. Солке малку се двоумеше дали да почне да им објаснува за астрономија и за ѕвезди и дека ѕвездите “што паѓаат” на небото се всушност комети или метеори но се сомневаше дека ќе најде зборови да им објасни, затоа не им рече ништо туку почна да ги испрашува за нивниот проблем со Змејот. Тие му објаснија дека пред некоја голема пештера каде “луѓето од ѕвездите” оставиле некое големо богатство стоел змеј чувар кој го држеле понастрана од селото со палење на шумите во одреден период на годината.

А Змејот го задоволувал својот глад со шумските суштества а понекогаш и земал жртви што селаните доброволно му ги давале, најчесто тоа биле млади девици. Солке сфати дека си има работа со диво племе но сепак племе на луѓе. Солке беше премногу образован за да верува во змејови. Според гласините што ги слушна во пештерата на змејот имало некој древен артефакт со огромна магична моќ. Солке ја најде пештерата и се соочи со “Змејот”. Кога го здогледа змејот сфати дека воопшто не се работи за змеј. Туку за примерок од џиновските рептили диносауруси поконкретно Тираносаурус Рекс.

Му дојде чудна помислата на луѓе и диносауруси во исто место и време, но знаше многу подобро од каде е сето тоа. На универзитетот научи дека на оригиналната планета земја диносаурусите живееле илјадници години пред да се појави прачовекот кој еволуирал од глодари, но исто така и знаеше дека на самата зелена месечина на оваа планета, како експеримент на генетски инжинеринг преку кос кените фосили донесени од бродот за колонизација “Ангелот” имаше “воскреснати” живи диносауруси.

И помисли дека целата работа со “Змејот” е само нечија болна шега на некои што го донеле суштеството од месечината. “Ова суштество мора да е оставено овде да чува некоја вистински моќна тајна, не е тука за џабе. Морам да дознаам што е тоа.”-си помисли Солке. Рептилите имаат примитивни умови, а шлемот кој го носеше Солке му овозможуваше да навлегува во умот и на животните дури и да ги контролира најпримитивните функции, како и функциите на автономниот систем. Стоеше неподвижен пред Тираносарусот кој реагираше на движење, полека навлезе во неговиот мозок и го доведе монструмот во фаза на хибернација и длабок сон. Влезе во пештерата и при поминување на самиот праг како да помина низ невидлива бариера забележа дека неговата опрема не фукнционира, не можеше да произведе оган со раквиците и неможеше да ја употребува кацигата.

Во пештерата беше темно. Се освен една точка, од која зрачеше бледо жолта светлина. Како и се наближуваше така се појачуваше зрачењето. Кога стигна до ѕидот забележа дека светлината се пробива низ процеп во карпата. Кога го допре ѕидот забележа дека има некаква загатка запишана на стар јазик кој му беше доволно познат. Тоа беше јазикот на Атлантиѓаните. Го препозна допирајќи ги издлабените букви во каменот. Загатката гласеше:

“Тој што не спие, а непријателот како волк вие,

тој што не се крие и не бега, што неможе да го задржи ниедна стега,

а ги сокрива сите од злото и злобните пред него паѓаат на тлото,

тој што не јаде а секому дава храна, тој што нема ниедна маана,

тој што дава, што е смирен како крава,

тој што не зема, тој кој отсекогаш бил и секогаш ќе биде, никој досега не го виде,

тој што создаде живот, и кај неправедните ладна

пот,

тој што потикнува љубов, тој што покажува каде е север како на дрвото мов,

тој што крепи, и како дете на колаж луѓето ги лепи,

тој што издига души, тој што не се гуши,

тој што е сеприсутен и тој што дава нов ден, и е најмоќен,

тој што е се’... а неговиот господар е?”

Солке размислуваше некое време за загатката... мораше да види што се крие зад ѕидот, стана свесен дека стои пред порта која се отвара на шифра, збор или израз, имаше полно такви порти во Универзитетот во Заромонд. По се изгледаше дека загатката скратено е :”Кој е господарот на Господ?”

Тоа беше исто толку бесмислено прашање како прашањето на простите луѓе од типот на :”А кој го создал Господ?” Тие што не веруваа и што сметаа дека човекот го креирал господ како идеа а не обратно, одговараа со :”Човекот” или “Луѓето”. Но Солке веруваше во нешто свое. Тука беше неговата дилема. Мораше да постои друг одговор. По некое време во темнината на лицето му се појави насмевка која беше знак на олеснување. Ги испружи нагоре рацете и извика збор што имаше три значења: “Еден е!”, “Едно сме!” и “Самиот Тој”.

Портата се отвори и на еден пиедастал стоеше мала керамичка пирамида, кога и го тргна

капачето  внатре го најде “вредниот артефакт” тоа беше златен украс кој преставуваше око. Обичен златен украс.

Но Солке ја знаеше симболиката. Окото преставуваше древен знак дека некој ги “гледа” луѓето и секоја нивна постапка, беше употребуван во скоро секоја култура на оригиналната планета Земја, во древниот египет, во кина како трето око. А и знаеше за легендите и обидите за бесмртност со енергии и пирамиди што веруваше дека посебно ќе му се допаднеа на Џу-Гој. Но ги сметаше за бесмислени ненаучни обиди. А кога подразмисли дека и Џу-Гој шета низ светот и тоа во една летилица од капсулите на “Ангелот” знаеше дека не е ни тој будала да верува во древните очајни обиди на предците за бесмртност преку енергетски полиња. Не сакаше да го убие Тираносаурусот а несакаше ни тој да ги убие селаните. Затоа проблемот го реши вака: Се врати во селото и им го покажа окото им рече дека ги разлутиле “боговите на создавањето” кои ги набљудуваат и дека не смееат да му наштетуваат на “Змејот” кој е свето суштество како и секое друго и дека “наредбата од небото” е да се преселат на “нови пасишта” за нивната стока и никогаш повеќе да не жртвуваат луѓе инаку ќе бидат уништени од ѕвездите кои ќе паднат врз нивните глави и со страшни огнови ќе ги уништат ако се пролее човечка крв за било која цел. Со тие зборови ги остави да напредуваат и одлета( како што раскажуваа потоа со генерации) “кон Сонцето”.

„Сенката на Сонцето“

Луѓето раскажуваа секакви приказни за Солке. Неговото потомство не се мешаше колку што можеше во зависност дали нивните мајки им објасниле зошто луѓето со имиња Еладан и Але неможат да бидат маж и жена дека се всушност браќа и сестри.

Тоа и беше парадоксално бидејки Солке на некој начин обидувајќи се да ги прослави имињата на своите родители и да го реши проблемот со своето потомство на некој начин ги проколна да не се спојат никогаш повторно. Тоа само зборуваше за неговата уникатност и уникатноста на секој маж и жена.

Неговото потомство роди луѓе моќници и беше попознато низ народот како “Сенката на Сонцето” бидејќи потекнуваа од Солке а некои од нив беа и убијци нешто против што Солке се противеше со својата душа. Некои толкувачи зборуваа дека Солке долго талакал низ светот и оставил огромно потомство и што и беше така. За неговиот крај има повеќе алтернативи.

Една од нив е дека го испушил одето што му го беше дал Џу-Гој и станал бесмртен и како “Сенка на Сонцето” талка сеуште со своето гладно либидо(сексуална енергија) во потрага по љубов и страст и дека поради Одето(кое има способност да ги регенерира и нервните клетки) живеел долго или сеуште е жив.

Подоцна во некои култури стана и симбол на плодноста. Некои и тврдеа дека Џу-Гој му дал отров и Солке се самоубил мислејќи дека е Оде. Но и Џу-Гој луѓето најчесто погрешно го сфаќаа. Некои велеа дека Солке сеуште живее со Караите –своето матично племе. Некои па раскажуваа дека го убила некоја негова бивша љубов и таа приказна им се допаѓаше повеќе на жените одошто на мажите. Но никој не можеше да му го фати крајот, исто како што никој не може да ја види Сенката на Сонцето.

“Јавачот”

Еладан имаше широки рамења и владееше со неговото тело како занаетчија со својот алат. Не поседуваше посебна борбена вештина со својата секира за сечење дрва но таа му беше како продолжение на неговата рака, како дел од него.

Тој беше обичен дрвосечач се’ до денеска.

Денес за него се’ се смени. Се’ се смени од моментот кога ја зари својата секира во черепот на војникот кој се обидуваше да ја силува неговата роднина. Одзема човечки живот. Тој стана убиец. Се чувствуваше како вистински варварин, варварин како неговите предци кои некогаш живееја на истата земја далеку во северот.

Еден удар беше доволен, дури и самиот се изненади од својата снага. Секирата помина низ шлемот како нож низ лубеница. Копилето си го доби она што го заслужуваше. Војникот сега беше леш со расцепена глава во локва крв и смкнати панталони. Еладан одеднаш стана свесен дека неговата роднина Рина престана да вриска, лицето и беше со модрици а носот и беше скршен и крвареше, нејзината убавина беше искрнавена. На војникот ова сигурно не му беше прво силување но секако му беше последно, знаеше што прави, прво ја удираш жената неколку пати и потоа престанува да се опира, но жените од северот беа различни. Колку што беа студовите поголеми толку повеќе оган и борбеност имаше во нивните срца. Рина седна на креветот и ја исправи главата со носот нагоре да го сопре крварењето. Еладан сеуште беше бесен и дишеше длабоко. Очите му светеа со зрнце лудило, неговата светла долга коса беше разбушавена и неколку прамени му паѓаа преку лицето, на челото му навираа капки ладна пот. Колку лесно било да одземеш нечиј живот...

“Знаеш дека сега ќе те бараат за да те убијат. Уби еден од нивните. Ова не се случило во селово откога дојде војската на Ухралите во овие краеви.”-го освести Рина.

“Знам.”-рече Еладан бришејќи ја секирата од туниката на војникот.”И сама знаеш дека сега ќе морам да заминам. Чувај ми ја куќата ако не ја запалат. Ќе земам колку можам да понесам и заминувам веднаш. Гледај војската да дознае за ова што е можно подоцна. Тоа ќе ми даде некој ден предност.”

Рина само молчаливо климна со главата и го гушна својот роднина за збогум. Веројатно никогаш повеќе немаше да го види. А и Еладан знаеше дека се додека војската на Ухралите владее со северот тој ќе биде прогонуван за убиство на нејзин војник. Ионака немаше некој живот за него во селото.

Беше млад, силен и способен. Спремен на се’. Имаше масивен коњ кој му служеше да го влече товарот дрва што го сечеше во шумата. Го викаше Артаг. Коњот не беше многу млад ниту беше брз, но беше издржлив.

Ги собра сребрениците што ги беше заработил- неговата единствена заштеда, зема храна колку што можеше да понесе, ја смести секирата на седлото и се качи на Артаг. Кога стигна на работ од селото се сврте зад себе за последен пат да го види местото кое го нарекуваше “дома”. Имаше магла над селото, а планините во позадината беа покриени со снег.

Не беше стемнето но гореа неколку фенери зад прозорците. Еладан плукна во снегот, ги стегна забите и ги плесна уздите од вратот на Артаг кој потрча во галоп. Тргна кон југ. Јаваше што подалеку од селото, што подалеку од Ухралите.

Го следеше патот кон југ, не знаеше ниту каде точно оди, само продолжуваше напред. Спиеше на отворено и се будеше со пеењето на шумските птици кои се криеја во дрвјата чии крошни беа крунисани со снег. Застана неколкупати и престојуваше во крчми чии имиња неможеше ни да ги прочита затоа што не беше писмен. Не разговараше со никој со кој немаше потреба да се разговара и не се преставуваше со вистинското име. Во секое место даваше лажно име, еднаш дури се престави како Дарг име кое го украде од едно куче од неговото село.

Едно време помисли дека нема никаква потера по него. Можеби Рина го скрила телото и ја исчистила крвта и се правела наудрена како ништо да не било. Но сепак некој од селото го видел војникот како влегува кај Рина и ги чул врискањата. Еладан немаше многу доверба во селаните.

Чудно му беше тоа што војниците на Ухралите од кои бегаше ги сретнуваше скоро секаде каде што ќе застанеше. Но немаше никаков контакт со нив освен студените погледи на омраза кои ги разменуваа. Тие мислеа дека е само уште еден обичен човек од северот што си ја гледа својата работа. Барем таков впечаток сакаше да остави. Со тој став измина големо растојание, секирата му беше покриена со ќебе и сместена на седлото така што по се' даваше впечаток дека е невооружен.

Пари имаше повеќе од доволно затоа што трошеше само за основното. Но на негова несреќа на едно од неговите застанувања додека плаќаше за ручекот во крчмата каде застана, забележа дека во аголот на собата седат четворица сомнителни луѓе од кои еден му го меркаше кесето што го затвараше и му шепотеше нешто на тој до него. Еладан беше мирољубив човек по природа и не бараше невољи.

Иако забележа дека четворицата зборуваат за него како ништо да не се случило едноставно стана за да го извади Артаг од шталата, но кога ја затвораше вратата ги виде четворицата како стануваат по него. Тукуштo го стави седлото на Артаг зад него ги слушна нивните чекори. Немаше никој наоколу освен нив и Еладан беше свесен за тоа. Свесен беше и за нивната намера- бездруго сакаа да го ограбат, а и немаше да им пречи и да го убијат во процесот. Овде немаше закон. Законот беа Ухралите, а Еладан знаеше дека правдата не им е јака страна. Разбојниците му се доближија а тој се сврте кон нив да се соочи со судбината. Еден од нив кој имаше долги мустаки му пристапи со насмевка.

“Пријателе само да те прашаме дали го продаваш ко…”-Еладан му шибна таква тупаница што не само што не ја доврши реченицата туку му излетаа доволно заби за никогаш да неможе правилно да склопи реченица.

Најкрупниот од нив не само што не го очекуваше тоа од својата жртва и беше толку опуштен што успеа само да направи кисела гримаса кога Еладан го зграбчи за рамениците и три пати го удри со глава во носот додека не му го смачка, големиот разбојник се свитка надолу и Еладан го докрајчи со чизма во вилица. Но сепак беше сам против четворица. А другите двајца не стоеја да глеадаат престава, едниот му се беше обесил со рацете на вратот, додека другиот извади шилест нож и само што тргна да го прободе некој го удри со шише полно вино во тилот. Еладан рефлексно го префрли преку рамо тој што му висеше на вратот и како за среќа разбојникот слета со главата на камен.

“Еј не се скрши...”-рече пијаниот Ухрал зјапајќи со ококорени очи во шишето вино.”…а

можам да се заколнам дека замавнав со сета сила…”

Не му се веруваше. Пред него едвам стоеше пијан низок Ухралски војник со

криви ноџиња. Ухралски војник му го спаси животот.

“Дојдов да си го напојам коњот”-почна да објаснува пијаниот додека сипаше вино во кофата за вода на својот коњ.”Гледам тепачка... па си викам ... и јас да удрам...”-почна да објаснува со стиснати тупаници пред лицето превртувајќи ги очите.”...да видат тие кое е Лерхер –“јавачот”…чекај да ги викнам другите... да видат...”-Лерхер-“јавачот”” беше тргнал назад кон крчмата да ги викне своите другари, а тоа значеше куп Ухралски војници чии коњи одмараа во шталата. Еладан не смееше да му го дозволи тоа а впрочем и требаше да му се заблагодари.

“Еј Лерхер застани...”

“Што? Сакаш да се напиеш?”

Еладан го зема шишето од неговите раце...”Благодарам” Лерхер едвам гледаше, не ја ни виде Еладановата рака со шишето што му се спушти на главата.

“Премногу пиење може да ти удри во глава” рече Еладан откако се струполи неговиот спасител. Го јавна Артаг и продолжи по патот.

Но Еладан никогаш не дозна дека по неколку часови Лерхер –“јавачот” се беше освестил покрај четворица мртви разбојници, ги беше разбудил пријателите војници и почнал да им се фали како го нападнале и како ги совладал наоружан само со шише. А вистината беше дека бил толку пијан што ни самиот тој немаше поим како се нашол во шталата, ниту се сеќаваше на Еладан. Од тој ден секогаш кога пиеше сите што го познаваа внимаваа се’ да му се угоди, секоја желба.

„Ухралска вечера“

Кампот на Ухралите беше покрај патот, веројатно беше полн со цел гаризон војници. Артаг беше изморен а Еладан немаше јадено два дена, но наближуваше кон градот Иштар.

На моменти помислуваше колку му се бескорисни сребрениците кога нема каде да ги потроши. Можеше да застане во кампот на Ухралите и да се нахрани но тоа беше премногу опасно за него, а ионака несакаше да јаде со тие угнетувачки кучиња -попрво би гладувал. Ги гледаше војниците како се забавуваат во дворот на кампот и како неговиот народ ги служи.

Млади девојки грабнати од којзнае каде се мотаа по кампот цели во партали и во кожи –забава за “вредните трупи”. Не можеше ништо да направи за да им помогне. Не можеше сам против цела армија, а беше гневен и уморен но бесот го држеше на штрек. Јаваше со вкочанети рамења дека сите мускули му беа стегнати и не можеше никако да ги опушти. По некое време почуствува дека никој од војската не му обрнува внимание па забрза што побрзо да ги одмине жалните погледи на поробените луѓе во кампот. Кампот беше поставен покрај реката и кога дојде на периферијата отиде до брегот да се напие вода.

“Еладан!” –викна некој од зад него и Еладан рефлексно се сврте. Несвесен дека се издаде.

“Еладан од селото Јен. Убиец. Тебе те барам, чудо како до сега ни бегаше... цело време си ни бил под носот. И имаш храброст да поминеш покрај нашиот камп после убиство на наш војник.” –војникот го извлече мечот.

Ухралот беше сам но кампот беше близу, беше доволно само да се развика малку погласно и да дотрчаат дузина војници за да го совладаат или убијат.

“Сам ќе те убијам и ќе добијам почести за тоа.” Ухралот имаше слична градба како Еладан но не и неговата сила.

Еладан не беше во паника но секој момент можеше да биде забележан, имаше среќа што војникот не крена узбуна. Еладан го крцна вратот и тргна накај војникот. Војникот замавна со мечот но Еладан го избегна ударот и му се внесе на војникот со клоца меѓу нозете. Без размислување и како диво животно му го зграпчи лицето и му ги зари палците во очите.Овој Ухрал беше перфектна мета за Еладан да го искали својот гнев на неа. Војникот крикна толку гласно што веројатно целиот камп го слушна и покрај вревата. Еладан му го скрши вратот како гранче и брзо почна да се пресоблекува во неговата облека и да го облекува војникот во својата. Зема еден голем камен и му го изопачи лицето на војникот за никој да не го препознае.

Дури и малку чекаше додека да дојдат војниците, но го спаси тоа што реагираше брзо. Преправен во војник ги пречека останатите Ухрали. Во моментот измисли некоја приказна дека доаѓа од градот Иштар (кој е на југ) и дека требал да се најде со некој патник од северот кој му должел пари на неговиот наредник во градот и дека му била доверена задача да го казни патникот поради доцнење за плаќање на долгот, па на крајот да се врати со парите назад. Еладан им го раскажа сето ова и пред нив го извади кесето со пари од својата облека на мртовецот да докаже дека ја зборува вистината.

“Го видов пред малку мртовецов на патот доаѓаше од север...”-рече претпоставениот на војниците.-“а и зошто не би му верувал на еден од нашите”

“Ние сме горда нација за разлика од овој џган” рече гледајќи го мртовецот со уништено лице. Толку му се згади што плукна на лешот. “сите како него се џган” -Еладан се насмевна и исто плукна на лешот.”Така е” Не помина многу кога војниците почнаа да смислуваат идеи да го набијат лешот на колец и да го стават покрај патот како предупредување за тоа што може да им се случи на оние кои им се противат на Ухралите, а ни самите не беа свесни дека тоа е нивни војник.

“Ова треба да се прослави!”-рече претпоставениот на војниците. “Вечерај со нас, ајде имаме пилешко, ориз, свеж леб, црвено вино... “ На Еладан му дојде вода на устата само што ги слушаше овие зборови.

“Не благодарам сит сум, јадев пред да дојдам”-беше гладен како волк.

“Чекај малку ова е коњот на патникот а каде е твојот?”-го прашаа со сомнителен поглед. “А јас сум во пешадија немаме коњи во единицата “-одговори Еладан.

“Сакаш да кажеш дека пеш дојде од градот до овде...?”-тука настана мала пауза Еладан мислеше дека е готово со него, дека го открија и дека сега ќе заврши набиен на кол покрај патот. Ја крена раката за да го удри претпоставениот кога тој почна:

“Па не ми се верува! Не ми се верува дека си се мачел да пешачиш.” –Еладан му ја спушти раката во пријателски удар по рамото и се насмевна. “Така ми е кога незнам да јавам.”

”Па полесно од тоа здравје, не си јавал до сега?” -рече Ухралот.

“Не”-Еладан почна да се преправа. “Ако, не е срамота еве качи се на коњов”-покажа накај Артаг. Еладан почна нестручно да се качува на Артаг и да се преправа дека незнае да јава губејќи рамнотежа во седиштето и смотано “следејќи ги инструкциите за јавање” додека “конечно не сфати како треба”.

Полека замина од војниците кои го гледаа како одминува и во еден момент го затера Артаг во галоп мавтајќи им со раката од далеку насмеан ги пцуеше и им го проколнуваше племето а тие уште порадосни му мафтаа за поздрав.“Гледате како брзо учиме? Ние сме супериорна нација а не џган како лешов тука”-уште еднаш плукна на својот мртов војник. До вечерта Еладан стигна во градот Иштар. И да го гонеше некој до сега ќе го сметаа за мртов. Облечен како Ухралски војник седна во една од најскапите гостилници во градот и целиот испотен и немиен седна да јаде, нарача пилешко, ориз, леб и црвено вино.

„Намигнување“

Кога се разбуди тоа утро се разбуди со насмевка на лицето. Сонцето јасно сјаеше а зраците се спуштаа како копја низ прозорецот.

Имаше 20 години, беше во Иштар и беше слободен. Никој немаше да го најде во овој мравјалник од луѓе.

Беше среќен.

Ова беше нов почеток за него.

Кога се погледна во огледалото не му се веруваше што гледа, беше толку запустен, забраден, со долга светла коса што му паѓаше на рамениците, беше променет до тој степен што изгледаше како некој пустиник што живеел во пештера и беше ослабен како да се хранел со скакулци и змии.

Доста беше скитање, време беше да се среди. Прво мораше да ја смени облеката. Наместо да оди кај некој кројач отиде до градскиот пазар и купи бела свилена кошула, сив волнен џемпер, црни панталони од сомот, нови црни чизми и кафен кожув. Потоа се упати кон градските бањи и таму го помина попладнето киснејќи во буквална смисла на зборот во топла вода. Таму и ја остави униформата на Ухралот. Кога излезе од бањите беше нов човек, брадата му беше избричена а лицето мазно, косата сеуште му паѓаше на рамењата, но сега му изгледаше густа и живната, мирисаше убаво и изгледаше грандиозно. Кога се врати во гостилницата едвај го препознаа, го однесе Артаг на чистење и купи ново седло за него. Но парите полека се трошеа и Еладан мораше некако да заработува. Неможеше да работи како дрвосечач, бидејќи тие работеа надвор од градот. Мораше да најде нешто.

А да се пријави во војската на узурпаторите немаше шанси.

Отиде право во центарот на градот. Случајно помина покрај дуќанот на еден ковач. Продаваше мечови, секири, ножеви, врвови за стрели, штитови и секаков оклоп. Го праша ковачот колку ќе му даде за мечот што го зема од Ухралот но ковачот не сакаше да го купи. Ковачот беше ќелав и мускулест, но набиен и малку низок. Имаше голем нос можеби затоа носеше брада и мустаќи.

“Да не си служел во војската на Ухралите?”-го праша ковачот.

“Не ама го услужив сопственикот на мечов со камен во главата.”-му намигна Еладан на ковачот. Ковачот климна со главата и се насмевна задоволно.

“Се викам Когеф, јас сум сопсвеник на дуќанов. Правам оружје и оклопи.Ако некогаш ти затреба нешто слободно обрати се кај мене. Секој што е против Ухралите е мој пријател. Во свое време и јас имам убиено околу дваесетина од нив за време на инвазијата, но копилињата се толку могубројни што не совладаа со своите броеви.”

“Јас сум Еладан, всушност во моментов барам работа... и...”-рече Еладан.

“Да ти ги видам рацете.Испружи ги дланките.”-го пресече ковачот.

Некое време Когеф му ги набљудуваше дланките и молчеше. На Еладан му стана непријатно.

“И ќе бидам богат?” -се насмевна Еладан како Когеф да му гата на длан.

“Имаш добри раце, се гледа дека поминале низ тешка работа. Рацете кажуваат доста за човекот.”

“Колку бараш за да ме научиш на ковачкиот занает? Доста се 20 сребренци? Тоа

е се’ што имам во кесето.”

“Не тоа ќе те чини многу повеќе од тоа. 5 години бесплатна работа –откако ќе го научиш занатот. А за да го научиш занатот од тебе зависи колку ќе ти треба.”

“Тоа ми звучи како робство, можеш да ме мафташ колку години сакаш за беспари.”-се побуни Еладан.

“Бистар си, не се фаќаш на прва јадица. Добро тогаш -сто сребреници.”-се намршти Когеф.

“Договорено ама “откако ќе го научам занатот.””

“И да ти исечам едно уше!”-се насмеа Когеф.

“И коњ да ти купам може!?”-се насмеа и Еладан.

“Добро момче си ти Еладан. Ме насмеа. Знаеш ли дека на исток за учење занат идните чираци поминуваат три дни и три ноќи без храна и заштита пред куќата на мајсторот за само да почнат да учат?”

“Незнаев за тоа чудно правило. Ама ние не сме на исток нели?”

“Јас бев... и ми нема рамен ковач во цел Иштар.”

“Само што тоа не е целата приказна. И таму бараа пари за учење занат. Имаше еден стар мајстор ковач кој беше лош во работата затоа што беше премногу стар, беше останал без метал и без муштерии, му купив метал со последните пари а тој ме научи на се’ што знаеше. Од тогаш наваму се’ што знам научив сам. Со работа. Мислиш дека моето животно знаење вреди 20 сребреници?”

“Ќе мора да се ожениш за ќерка ми ако го сакаш мојот занат, но за волја на вистината таа е стара, дебела, досадна и не престанува да зборува, многу е заморно да си во нејзина близина...а еве ја сега ќе ја видиш...”

Скалите од горниот спрат почнаа да крцкаат како нешто многу тешко да се симнува по нив. Се појави една дебела жена со широк фустан и засукани ракави со мокри раце. Еладан се стаписа од гледката.

Беше спремен да се сврти и да си отиде без збор. “Алиштата ти се испрани Когеф, ставени се на сушење.”

“Благодарам многу Себа.” –Когеф и плати на перачката која замина со брзање.Во моментот кога се затвори вратата двајцата прснаа во смеење.

Ги прекина еден женски глас. “Татко кој е човеков?” се појави една просечно убава девојка со голем нос. Не беше грда но не беше ни убава ... имаше големи гради.

Тоа беше се' што забележа Еладан. Беше отприлика на негова возраст.“ Ова е мојот нов чирак, се вика Еладан. Еладан ова е ќерка ми Лера.”Еладан само климна со главата во знак на поздрав а таа се насмевна. Еладан знаеше едно правило за односите помеѓу машки и женски: што си по ладен и бесчуствителен тоа повеќе го привлекуваш спротивниот пол. “Значи бесплатно ќе ме научиш на ковачкиот занает?”-изненадено праша Еладан.“Па ти почна да се расфрлаш со пари морав малку да те смотам. Можеш тие пари да ги употребиш да изнајмиш

соба во близина. Почнуваме од утре во 5 часот наутро… тогаш ќе те запознаам со сестра и на Лера.”-се насмеа ковачот и му намигна на Еладан. Еладан подзастана на вратата кога Лера му се обрати.“Не се грижи мислам дека баш ќе се сложувате со сестра ми.” и таа му намигна низ насмевка. Кога замина Еладан, Лера се израдува.” Е баш ме интересира дали ќе се појави утре. Обично после ова не се враќаат.”

„Искуство“

Когеф испадна добар и стрплив учител.Иако Еладан само гледаше и помагаше според кажаното, учеше многу брзо. Денот му беше исполнет со работа. Не му пречеше тоа што не заработува.

Битната работа е што имаше преокупација и некаква иднина. Стануваше секое утро во 5 на изгрејсонце и работеше се до зајдисонце.

Имаше и денови кога немаше работа. Тогаш се зближуваше со Лера, таа беше градско дете, го познаваше градот и го шеташе Еладан насекаде низ Иштар. Во една прилика(иако тој го криеше тоа како смртна тајна) таа забележа дека Еладан не знае да чита и си даде задача да го научи да чита и да пишува.

Впрочем таа не беше образована во некое од училиштата туку ја беше воспитувала нејзината мајка која починала од болест пред неколку години. Тоа учење му одеше малку побавно. Едно беше да израмниш вжештена шипка метал со чекан на наковална и да правиш калапи и да сипаш вжештено железо во нив, а друго беше да држиш потсечено перо од гуска и да го брцкаш во мастило и да си црташ знакчиња на хартија.

Но Еладан се навикна да ги прави и двете, иако повеќе го бидуваше за физичката работа, пишувањето и читањето беа основни за преживување во градот, бидејќи неможеше човек да се движи и да шета толку слободно низ градот без да се изгуби, ако не знае да прочита име на некоја улица, или пак без тоа не можеше да ја користи мапата на градот. Градот Иштар беше огромен во споредба со неговото село Јен. Но тоа воопшто не го заплашуваше.

Тој беше голем човек. Приметуваше како Лера се гордее кога шетаат заедно што крај себе има таков “телохранител”.

А Еладан беше постојано замислен и правеше некој лут израз на лицето кога размислува што на прв поглед делуваше заканувачки страшно а тој воопшто не ни беше свесен за тоа.

Ова на Лера и беше смешно до тој степен што еднаш додека шетаа почна да го имитира исправувајќи ги рамениците, одејќи на прсти за да изгледа повисока, со тмурно лице, машки од и став, обидувајќи се да му направи “огледало ефект”.

И таа нејзина точка му ја изведуваше на сред улица. Девојката немаше срам, а Еладан уште помалку и тоа го докажа со тоа што ја сопна со ногата и пред да се испружи и да плесне колку што е долга како штица на земја како што беше исправена и на прсти... ја пречека на пола пат фаќајки ја со рака преку стомакот. “Не си играј со мене, можеш да настрадаш.”-И’ рече Еладан кога ја исправи на нозе. “О да многу си опасен против жена.”-му возврати со насмевка од уво до уво.

“Мислев дека жените сакаат да бидат на исто рамниште со мажите а вие секогаш кога ќе згусти глумите “природна немоќ”. За ова Лера му премолчи но... Дури после 5 дена кога излегоа со заедно со некоја нејзина другарка, ја беше наговорила другарка и’ да му го одвлече вниманието со зборување за Лера да го сопне... Еладан едвај се додржа на нозе по таа сопка што повеќе личеше на шутирање и за малку ќе удреше со главата во буре.

Потпрен со рацете на бурето да се соземе, откако свати дека го местеле, намерно направи лут израз на лицето и гледајќи во земја,

нишајќи со главата иронично изговори некоја стара поговорка што ја беше чул во караница во селото Јен... "Една жена еден ѓавол, две жени -десет!!!"

Девојките се фатија за стомак од смеење. Понекогаш и добрата смисла за хумор во вистински момент е магнет за девојки, но претераното глупирање беше нешто сосема спротивно.

Еладан ја знаеше границата меѓу двете и не ја преминуваше бидејќи несакаше да испадне будала. Не му беше грижа што мислат луѓето за него не затоа што не познаваше многу луѓе во градот туку дека едноставно беше таков тип на човек, беше човек што не гледа во минатото, не се покајува, ретко се гледа во огледало да види како изгледа и гледа да си го подобри животот најмногу што може.

Едноставно преживувач. Се грижеше за тие што му се блиски, а се зближи со Лера- не до заљубување туку до искрено пријателство. Иако никогаш немаше погледнато девојка а да не ја разгледа можноста да помине цела ноќ со неа. Толку време поминуваа заедно што ја гледаше каква е наутро, преку ден и навечер и ја гледаше пред да се спреми за излегување и потоа....така што малку по малку станаа како брат и сестра. Сепак таа му помагаше да запознае повеќе девојки од обично, девојки кои често завршуваа во постелата со него во неговиот изнајмен стан.

Но Еладан никогаш не ги молеше, ниту им се разнежнуваше, ниту трчаше по нив... сами си доаѓаа. Беше во цутот на младоста и се истакнуваше во толпа. Имаше правилни црти на лицето и темни кафени очи со поглед што влече. Така низ работа, учење и забава дојде и првото лето.

Летото за Еладан беше најубаво годишно време. Самото сонце кое создаваше пеколни горештини не му пречеше воопшто бидејќи летните денови ги поминуваше во спарниот дел од ковачницата учејќи како да направи челик, челичејќи се и ментално и физички. Когеф и Лера имаа дома неколку книги од кои Еладан се учеше да чита, претежно беа приказни од дамнешни времиња. Понекогаш ноќе излегуваше сам на песочните плажи до пристаништето каде се собираа посиромашните млади луѓе од Иштар.

Палеа огнови, пиеја вино и пиво, меѓу нив имаше и некои кои беа вистински бардови на тамбури, виолини и дарабуки. Сите играа, пиеја и се веселеа. Истите луѓе преку ден можеа да се видат како заработуваат од свирење на плоштадот, но кога доаѓаа на плажите навистина се гледаше дека свират од срце и душа. Имаше девојки со цвеќе во косата чии коси беа до појасот кои повеќе го привлекуваа од нафраканите дигнати кокошки во градот кои не излегуваа од домовите ако не стават цела маска од шминка и пудра. Добро сега имаше и навистина грозни девојќи кои не виделе сапун и кои имаа мустаќи од мов над усните.

Но Еладан се држеше подалеку од нив. На сината месечева светлина шетаа вљубени парови и од време на време ги снемуваше некаде по дивите плажи или во грмушките. Месечината сјаеше со бледа и сина светлина, боја каква што има ведро небо во пролетен ден. Еладан просто уживаше во таквите вечери. Но имаше причина зошто Лера не сакаше да оди со него на плажата навечер.

Причината беше што се плашеше поради гласините дека таму имало тепачки и убиства. Еладан на тоа се смееше бидејќи навистина имаше тепачки, но тоа беа само кавги поради љубомора или неверство што најчесто траеја кратко во зависност од тоа кој од ривалите колку брзо мава. И тие тепачки најчесто беа средство за забава и смеа на оние кои

ги гледаа. Еднаш дури и беше сведок на тепање кое му го даде една девојка на своето момче затоа што дознала дека ја изневерил.

Истото лето од распиркажувањата по плажите дозна за човекот по име Џу-Гој. Се зборуваше дека дошол далеку од исток пред десетина години и дека е осаменик и филозоф-следбеник на некоја древна религија од истокот и дека воедно е слеп.

За него се ширеа приказни дека живее во пештера, некаде на дивите плажи и дека талка по шумата покрај градот, дека се храни од риби и дивеч кои ги лови само со нож. Во ретки прилики се појавувал и во градот облечен во црна излитена наметка со ќулавка и со црн врзоп -превез преку очите.

Се зборуваше и дека свирел на некој жичан инструмен и дека во истата облека се појавувал повремено на плажите и на плоштадот да чуе нови песни и да се натпреварува во свирење. Наводно сакал да разговара со луѓе поради неговите долги изолации во дивината, но малку кој можел да го разбере. Неговата појава влевала страв бидејќи торзото му било секогаш голо и тетовирано. Оние кои се плашеа од него го нарекуваа убиец или полошо а оние кои вистински го знаеја го сметаа за ексцентрик.

Но исто така имаше и приказни дека знаел да истерува демони од мали деца и да им помогне на лудите да оздрават од било каква болест на умот. Некои го сметаа дури и за свет човек и не дозволуваа да се зборува лошо за него. Но таа прва година од своето чиракување Еладан не успеа да го запознае.

Помина скоро две и пол години работејќи за Когеф пред мајсторот да му го додели чинот калфа а со тоа и првата плата. Еладан повеќе беше свртен кон изработката на оружје отколку на оклоп. Испадна дека не само што има талент за изработка туку дека има и талент за ракување кој се разви со испробувањето на секое оружје што ќе го направеше бидејќи Когеф како поранешен воин го учеше и на основните ставови и замави со мечови, ножеви и секири.

Тоа пак му доаѓаше како вежба на Еладан поради тоа што дневно мораше да испроба неколку оружја како лежат на рака. И истите движења ги вежбаше континуирано.

Потоа проверуваше дали е правилно распоредена рамнотежата на рачката и сечивото на мечот, па одеше остреењето дотерувањето и украсувањето. На почетокот Еладан стануваше невнимателен при остреењето со специјален камен и си ги потсекуваше прстите, но по некое време остреењето му доаѓаше природно и без грешки. Имаа и специјални нарачки кои ги превземаше лично масторот ковач Когеф.

Некои луѓе нарачуваа специјални тенки мечови со две острици и врв за бодење кои се ставаа во стап за шетање. Други пак бараа меч со скриен бодеж во самата рачка. Трети пак нарачуваа закривени ножеви со рачки од рог од елен или светла бела коска од некое диво животно или пак двораки мечови со тап врв, со дијамант во јаболката на врвот од рачката и древни натписи изгравирани по сечивото.

Сите скапоцени материјали доаѓаа еднаш месечно на пристаништето со трговски бродови а Когеф до толку му веруваше на Еладан што веќе година и пол го праќаше тој да ги зема и да ги носи до ковачницата. Веројатно сметаше дека нема некој што ќе ги брани скапоценостите подобро од Еладан. Когеф контактираше со своите снабдувачи трговци преку гулаби писмоносци. Парите што ги заработуваше Еладан не ги оставаше во станот кој го изнајмуваше поради тоа што знаеше дека секогаш постои можност газдарицата да му ја

отклучи собата и да го ограби. Парите ги оставаше кај својот добротвор Когеф на сигурно чување.

Земаше колку што сакаше и кога сакаше од своите залихи на пари. Едно утро додека Лера плетеше панцир-кошула виткајќи безброј мали челични прстени со големи клешти на менгеме (таа веќе беше калфа кога тој дојде но работеше исклучиво на постава од оклопи и зашивање материјали од кожа за шлемови, правење држачи за на штит од кожни ремени и изработка на корици за ножеви и мечови.)

Еладан дојде со спуштена глава два часа подоцна од вообичаеното. Тоа беше првпат да доцни од како работеше за нејзиниот татко.

“Мајсторе Когеф се извинувам што доцнам... утрово ми умре коњот- Артаг. Нозете му откажуваа, веќе две недели се мачеше, неможеше да стои. Беше стар. Морав да му ги скратам маките... го убив со клин и со чекан во главата. Морав да ја исчистам шталата од крвта. А и да средам да го однесат телото затоа доцнам.”

Еладан беше тажен. Но не плачеше, тој никогаш не плачеше- својата тага ја претвораше во гнев. А гневот во дејство. Тој ден кога беше приморан да си го убие коњот работеше без пауза, без да застане ни да јаде. Вечерта Лера зготви вечера за тројцата. Тогаш првпат јадеа како семејство, толку беа блиски што се сметаа за род. Ниту Лера ниту Когеф не го тешеа Еладан затоа што знаеа дека подобро ќе биде да премолчат.

Знаеја дека Еладан не даваше негативните чувства и особини да преовладеат на површина и да ги покаже... тоа за него значеше знак на слабост. Сепак се работеше за коњ а не за човек. Таа вечер им ја раскажа целата приказна за тоа како и зошто дошол во Иштар. Дотогаш не зборуваше ништо за тоа а Когеф и Лера чекаа самиот да се отвори ако сака. “ Да не беше Артаг можеби досега ќе бев мртов. За Артаг!”-ја крена чашата со вино и така ја заврши приказната.

Еладан ги имаше прочитано сите 20сетина книги кои ги имаа неговите пријатели во куќата. Посебно му се допаднаа приказните дека порано луѓето вледееле со небото и дека имало секакви чуда. И самиот сакаше да верува дека тоа не се само приказни но незнаеше со сигурност дали се вистина или лага. Но постоеше еден човек кој можеше да му ги разјасни тие мистерии. А него го сретна случајно.

Една вечер Еладан се опијани онака без причина и отиде до плоштадот во центарот на Иштар. Без разлика колку беше пијан можеше да оди право и да зборува јасно, но таа вечер беше натегнал три бочви од некое увозно вино и се чувствуваше како да има температура сепак тоа не му пречеше воопшто. Во центарот на градот имаше големо дрво кое беше старо и огромно, некои го нарекуваа “дрвото на животот” што и значи зборот Иштар во превод од некој древен јазик.

Не само што градот беше именуван по тоа дрво туку легендата зборуваше за тоа дека градот бил изграден околу дрвото и така се ширел во концетрични кругови, како кога ќе фрлиш камче во површината на водата. Дрвото беше живо и имаше наджиveано којзнае колку генерации на луѓе.

Еладан слушаше преданија дека кога ќе умре дрвото на животот дека ќе се случеле ужасни работи но тоа само беа преданија во кои тој не веруваше. Сепак тоа дрво беше незаборавна гледка. Таа ноќ така пијан забележа еден чуден феномен.

Седна на еден трупец поставен како клупа на плоштадот и го фокусираше цело свое

внимание на еден уличен свирач на кавал. Отпрвин затоа што му се допадна мелодијата но потоа забележа дека кавалџијата не само што ја импровизира мелодијата туку ја пресликуваше целата атмосфера околу него.



На пример ако покрај него поминуваше тром и спор човек свиреше постепено побрзо и побрзо од најбавен ритам се до брз и за момент на Еладан му се причини дека му помага на човекот да прооди побрзо... или пак ако некоја жена брзаше ќе и го фатеше ритамот на одот и како за инает “ќе и го забрзаше” правејќи се наудрен дека свири во ветер.

Му се чинеше дека кавалџијата може да ги хипнотизира минувачите. Но едно нешто малку го замисли, што ако со таа своја музика влијае и на него во моментов. Се освести како го слуша без чувство за тоа колку долго слушал. Токму во тој момент на освестување кавалџијата го погледна право во очи и демонски се насмевна продолжувајќи да свири. На челото од кавалџијата се гледаше една дебела вена и тој зјапаше право преку веѓите. Изгледаше мрачно и злобно. Некоја нечистотија и изопачена грдотија зрачеа од тој израз како садистички да ужива во тоа што го прави...

и одеднаш Еладан свати дека тоа што го прави кавалџијата е мрачно и музиката му стана одвратна. Но сега тој ја знаеше неговата тајна. И сеуште го набљудуваше.

До него на трупецот како од никаде се смести еден човек со црна наметка и жичан инструмент со 7 жици, врат и кутија. Главата му беше наведната во ќулавката и лицето му беше покриено со сенка.

Еладан се сврте кон странецот од љубопитност каква му е намерата и примети дека му се укочил вратот и дека го боли едната страна од главата, пијанството беше во подем. Странецот во црно ги стави прстите на жиците и одеднаш кавалот се слушна погласно, прстите на странецот почнаа да се грчат, како да ги грчи музиката на кавалџијата, рацете почнаа да му се затресуваат но странецот во црно не почнуваше да свири... одеднаш почна да диши во ритамот на музиката длабоко и забрзано се додека дишењето не престанада се слуша, Еладан можеше да забележи дека наметката се дига и се спушта-странецот дишеше без звук. Нагло прстите виртуозно му проработеа по вратот и по жиците, и почна да излегува истата мелодија на кавалџијата двојно посилна по звучност.

Наеднаш почнаа да се натпреваруваат во свирењето, како да свиреа заедно но сепак кавалџијата како да сакаше да му избега на странецот во црна наметка ама не можеше... дури по некое време кавалџијата се збуни и почна да го свири она кое сега го свиреше странецот, тогаш странецот почна да ја пее песната што тој ја почна... звучеше како приспивна песна но во себе содржеше нешто древно, старо, исконско и милозвучно.

Пееше на некој непознат јазик а неговиот глас беше длабок и мелодичен.

Како да зрачеше светлина и некоја добра сила од музиката на овој странец во сенка. Одеднаш Еладан забележа дека грозната насмевка од лицето на кавалџијата полека исчезнува и како да му се отвори ликот- имаше лице на блаженство. Престана да дува во кавалот и го спушти во рацете. Во тој момент странецот престана да пее и полека како галеб што слетува на пристанишните столбови за врзување чамци... мазно ја спушти мелодијата до последниот заклучен тон.

Изгледа дека едниствениот сведок на овој настан беше Еладан, ниеден од случајните минувачи не застануваше да слуша уличен музичар на плоштадот -тоа беше нормално. Некој од нив ќе му фрлеше по некоја паричка и ќе одминеше. Но Еладан беше сведок.

Странецот се исправи гордо во својот триумф го потпре инструментот на трупецот и му се насмевна на кавалџијата со блага насмевка, насмевка која како да излегла од рајот.

Тогаш Еладан виде кој бил странецот! Човекот беше токму како што го опишуваа, со црн превез преку очите, ќулавка на главата и голо истетовирано торзо.

Тоа беше Џу-Гој лично!

66

Кога тоа го забележа кавалџијата како да се освести од некој сон и како да се прашува што бара на плоштадот се сврте околу себе и исчезна полека во еден од тунелите меѓу зградите.

"Те фати мајата на Урлур- демонот што опседнува овчари. Овчарите понекогаш го привикуваат крај себе без да знаат што прават... свират на кавалот и гледаат дека можат со тоа да ги магепсуваат овците. Па кога ќе влезе во нив темниот дух на Урлур-демонот на овчарите, ги тера истата новодобиена  вештина да ја испробаат на луѓето. Мајата на Урлур е вид на илузија која магепсува и застрашува, а оди преку звукот и затоа е толку опасна затоа што тоа сетило е најтешко за луѓето да го исклучат. Кога ќе те обземе мајата Урлур го покажува вистинското лице. Тој е садистички демон што се храни од стравот и беспомошноста на своите жртви. Имаше среќа што јас бев тука да го истерам од овчарот.Ова место е толку моќно поради дрвото на животот што крај себе повлекува секакви сили...не само демонски туку и оние кои се противат на нив."-му се обрати Џу Гој на Еладан.

"Не верувам во демони. Само во луѓе. Се' што видов вечева беа двајца луѓе кои свиреа на плоштадот, музиката беше исклучителна морам да признаам но освен тоа ништо посебно, ме интересира која е песната што ја пееше? " возврати Еладан.

"Храбар си за некој што првпат се среќава очи во очи со ликот на Урлур. Тоа беше стара бајалица за истерување на демони, обземениот најчесто не ја разбира затоа што јазикот е од друг свет, друго ниво на постоење, ја слуша и ја разбира само демонот во домаќинот и само на него влијае затоа што тој ја разбира, исто така бајалицата му пружа заштита и на оној кој ја пее зошто тој мора да ја разбира за да ја пее. Инаку кој верува во бог, божица, мора да верува во демони тие се нераскинливи нишки на две спротивности. Како машко и женско, црно и бело, добро и лошо, љубов и омраза. Но проблемот е во тоа што обично луѓето имаат впечаток дека боговите се помоќни од демоните. Затоа и ги потценуваат силите на мракот кои за жал се се' поприсутни на ова поле на постоење."

"Слушнав секакви приказни за тебе, знам кој си Џу-Гој. Јас сум Еладан."

-Еладан ја испружи раката за поздрав. Кога се сети дека Џу-Гој е слеп се обиде да му ја прифати раката за да се ракува со него. Во истиот момент почувствува врв од нож на кожата кај плексусот. "Не ме допирај или ќе го почувствуваш сечилово до р'бетот."

"Дојди ќе седнеме под дрвото."-рече Џу-Гој по кратка пауза. Се преместија под дрвото а Џу-Гој седна над своите нозе свиткани во икс позиција и извади едно дрвено луле од под наметката. Еладан само го набљудуваше.

Џу-Гој извади едно кожно кесе со смолеста материја помешана со некакви исушени треви и стави дел од тоа во лулето.

"Ова е смеса која се вика Оде, таа е мешавина од ретки морски треви од длабочините на морето и од треви од највисоките планини. Оде преведено значи "невидливото", пушењето Оде ги прочистува градите и го подмладува телото а на духот и умот им дава способност да го видат она кое е тука а не се гледа. Ова ти е можност да ја осетиш твојата бессмрттна душа

која тлее во твоето тело. Некои луѓе користат сушени треви за пушење, но тие само го опуштаат умот, го дехидрираат телото и даваат визии, лажни слики и страв или те тераат да се смееш.

За жал тоа го успорува умот и телото. Како и другите отрови. Оде не е дрога. Не е лек ниту отров. Тоа е соединение кое се врзува со организмот и се складира во главата- го успорува стареењето, ги појачува сетилата, го појачува срцето едноставно и дава појако тело, појак и подолготраен оклоп на твојата душа."

"Ако е Оде толку моќно зошто не ги излечиш очите?"

"Ти кажав дека не е лек. Очите сам си ги извадив бидеќи имав видено премногу ужаси и војни. И несакав да ми се создаваат такви нови спомени.

Да би живеел и ти колку што сум стар јас само тогаш би ме разбрал.Оде дава долг живот. Живееме во материјален свет, а материјата е само погусто збиена енергија. Но има полиња на постоење каде енергијата е чиста и избалансирана. Каде душата и телото се едно. И тоа едно е бесмртно а сепак плодно.

Душата се стреми кон растење и ширење и за тоа ја црпи енергијата на своето заштитно поле-телото.Тоа е причината што стареeме. Суштествата што ги нарекуваме богови не се производ на фантазијата, тоа се чисти енергетски суштества што достигнале висок развиток со огромна моќ на создавање и уништување.

Такви чисти енергии се сочувани во оваа смеса и сега ти ја нудам тебе Еладан."

"Зошто токму мене?"

"Затоа што имаме заеднички непријател."

"Мислиш на Ухралите?"-праша Еладан. "Да мислам на сите како нив, засега на нив. Мислам на сите кои убиваат невини и кои поробуваат луѓе, мислам на сите уништувачи."-рече Џу-Гој и го запали лулето влечејќи дим од него, но Еладан забележа дека никаков чад не излегува по увлекувањето.

"Мислиш дека е фер да умре дете од некоја смртоносна болест, мислиш дека е тоа природно? Сигурен ли си дека животот од 80 или 100 години е крајната природна граница за живеење на луѓето? Порано луѓето умирале на возраст што денес ја сметаме за младост. Бидејќи ги немале клучевите на долгиот живот."

Еладан ја посака таа моќ. Моќта на долг живот. Тогаш не ја ни разгледа можноста дека може сето тоа да се претвори во проклетство како кај Џу-Гој и да те натера да си ги ископаш очите. Џу-Гој му го подаде лулето а тој доброволно го зема и почна да увлекува од чадот, вкусот беше благ, пријатен и освежвачки како пиењето вода после долго трчање, и гореше како јадење мед, пушеше се додека не се изгаси лулето... ни самиот не знаеше колку долго траеше тоа уживање.

Џу-Гој се насмеа. "Добродојде во твоето ново тело. Промените се внатрешни само запомни, како изгледаш сега ќе изгледаш и за 500 години од сега но евентуално по некое време или ќе ти се пресели душата во ново тело или ќе бидеш спасен кога ќе дојдат и ќе добиеш духоно тело. Чиста енергија."

"Само знај дека има бесконечно универзуми низ просторот и времето. Секоја душа со своето тело е универзум. Јас на пример несакам никој да го загрозува мојот универзум со допирање. Секој универзум носи неопишлив број на души. Некои од нив се во тело на најситни бубачки. Некои се во јадро на огромни ѕвезди. А секоја ѕвезда е сонце на неколку планети со безброј души. Меѓу нив има огромни простори на вакум, студ и смрт. А се тоа е само најситен дел од содржината сместена во една единствена клетка која пак е дел од друго живо суштество кое

живее во друг универзум. Тоа е суштината на бесконечноста. Нема почеток нема крај.”

Еладан погледна нагоре низ огромната крошна на Иштар... се гледаа светли ѕвезди како светли дупки во црното ноќно небо. Одеднаш помисли колку е малечок но веднаш потоа се сети и на обратното. Ова беше тоа. Се чувствуваше како да добил се’ што било кога посакувал. И таа вечер вистински го доживеа тоа чувство на душевна исполнетост и мир какви што никогаш дотогаш не беше почуствувал.

Се присети дека слично чувство имаше кога ловеше риба на дивите реки над селото Јен како дете, чувството кога ќе се испружеше на пролетната трева и ќе почнеше да ги гледа облаците како се движат, чуството на чист, ладен воздух, чувството на безгрижност и слобода. Чуството на искрена деттска наивност и невиност.-Со други зборови беше дамла пијан!

“Од вечерва јас сум твој духовен учител.Ќе се сретнеме овде на следната полна месечина.”-гордо изговори Џу-Гој. Еладан почуствува некоја чудна смрдеа како да не доаѓаше од градските канализации. Скоро “духовна”…

Кога Еладан се разбуди утредента имаше таков гаден мамурлак што го болеше не само тилот од главата туку и стомакот и рацете и нозете. Мислеше дека ги истури цревата од повраќање во некаква метална кофа.

Смрдеше на вино и усните му беа обоени со две црвени хоризонтални рецки што му се фатиле на исушената уста. “Оде” жими мајка. “Билка на долг живот” како не... Отиде да се измие. Одеднаш му текна дека никогаш во животот не бил толку пијан како минатата вечер-му се чинеше дека уште го држи пиењето.

Потроши цела вечер слушање на Џу-Гој како му проповеда за демони и богови, енергии и бесконечности. “Алкохолот некогаш мора да е појак и од дрога…”-си помисли Еладан. Од тој ден натаму алкохолот за него беше течна дрога. Беше лут на себе што дозволи да потпадне под влијание на глупостите на Џу-Гој. Дојде целиот за никаде на работа. Лера му приреди „срдечно добредојде“:

“Аааа еве го пијаницата!” –почна да го задева и да му се смее во лице.

“Другарка ми Ина вчера те видела како седиш на трупец на плоштадот. Ти се доближила да те поздрави, а ти си бил толку занесен во некој кавалџија  што не си ја ни забележал. Да не спомнувам дека ми кажа дека си смрдел на вино како да си пливал во него.

Потоа на враќање поминала пак низ плоштадот и те видела како седиш под големото дрво заедно со Џу-Гој и како пушиш од неговото луле смола и зелен тутун.

Зар не знаеше дека Џу-Гој е лудак, будала и лажго? Така ти е кога се моташ по такви глупави места како плажите, места полни со пијаници и лудаци. За тие луѓе таму Џу-Гој е светец а всушност е лажго и покрај тоа е опасен, не дај боже да се обидеш да го допреш може да те издупи со нож како вреќа, а знаеш ли и дека не е слеп туку само се преправа! Ама на кого зборувам јас... “-од како строго го искара Лера направи полу тажна насмевка го фати за двете раце и го гушна.

“Ми рече дека сам си ги извадил очите и дека ми станал духовен учител па да сме се

сретнеле наредната полна месечина кај Иштар...”-Еладан почна да раскажува низ смеење.

“Ама морам да признаам една работа. Навистина го бидува за свирење.”-додаде Еладан задоволно. “Незнам за тоа а несакам ни да дознаам!”му врати остро Лера и му се искриви со јазикот.

“Што е таа врева?”-викна Когеф симнувајќи се по скалите.

“Ништо, ништо.”-возврати Лера и му намигна на Еладан без да ја види татко и’.

“Ајде на работа... Еладан ако сакаш да станеш мајстор ковач ќе ти треба уште многу искуство.”

“Одговорот”

Беше денот на духовите. Верувањето меѓу народот гласеше дека на тој ден душите на мртвите стануваат од гробовите и се појавуваат пред луѓето и живеат во нивните тела.

Еладан не веруваше во таквите преданија. Неговото гледиште беше дека човечкиот живот завршува со смртта и дека времето што го има е ограничено и не сакаше да го троши на измислици на некоја баба што ги плашела внучињата со вампири и духови.

Веруваше дека вистински е важно што ќе остави човекот зад себе по својата смрт а зад себе не сакаше да остава лаги. Беше таков човек што не верува додека не види самиот и самиот не се увери во вистината.

Лера пак го уверуваше дека целта на верувањето е да незнаеш и да не ти се докаже туку да веруваш во тоа во што веруваш. “Затоа и се вика верување.”-го убедуваше таа. Лера веруваше во “ќерката на љубовта” која според приказните била ќерка на Големата Божица, му зборуваше на Еладан дека таа вистински постоела и правела секакви чуда, дека била девица и не го давала своето тело на ниеден маж и дека причината за нејзинта смрт била тоа штоја силувале дивљаци и умрела кога од неа се породил “Ѓаволот”. Оваа приказна на Еладан иако го потсетуваше на нив, му звучеше полошо од приказните на Џу-Гој за кои Лера тврдеше дека се лудачки глупости...

“Како може таа “ќерка на љубовта” да биде тоа без да ја осети љубовта со маж?”

“Па таа е над земните задоволста. Нејзината љубов е возвишена и света.”-се бранеше Лера. “Таа е пратеник на Божицата за да ни го даде знаењето дека по овој живот има друг поубав живот и дека треба само љубовта да не води во животот, дека човек што нема љубов нема ништо.А злобните луѓе се само изопачени од недостиг на љубов во животот.”

“И тогаш го родила ѓаволот?”-почна да ја задева Еладан.

“Не е убаво да се потсмеваш на нечие верување. Ако не ти се допаѓа барем премолчи. Немој да навредуваш луѓе само затоа што веруваат во нешто во кое ти не веруваш!”-му се развика Лера.

“Убаво е да се верува во љубов. А што ако луѓето веруваат во измислици кои се користат против нив!?”-Еладан стана сериозен.

“Како моето верување се користи против мене?”-праша Лера.

“Зар не гледаш колку дебели богати свештеници излегуваат од храмовите? Тие луѓе се едно со власта, го држат народот во секакви стравови за гревови и глупости дека ако не “служат” на некојси бог или божица ќе мрзнат во пеколот цела вечност. Зошто повеќето се нарекуваат себеси пастори а народот го нарекуваат кротко стадо, да ти кажам зошто затоа што сакаат да го претворат народот во овци! Молчи, јади, пиј пасторот ќе те чува од ѓаволот што не постои! А тие што се на власт тоа им одговара-народ глупав и кроток како овци! Тоа им одговара на Ухралите. И тоа е тоа што ме нервира.”

“Мора да си многу празен штом не си верник…штом не веруваш во ништо...”

“Не реков дека не верувам во ништо, секој човек верува во нешто, човек не може да постои ако не верува...”

“Добро еве во што веруваш ти? Конкретно. Во природа, во Бог во што?” Лера беше мртва сериозна и навистина ја копкаше што му се врти во главата. Таа си ја смируваше душата со молитви кон Божицата и “ќерката на љубовта” ја интересираше дали и Еладан се моли. Ја интересираше од каде тој гнев во него против нешто со кое таа израснала и одсекогаш го знаела како добра работа...

“И што е тајната на животот, што е за тебе вистина?”-го праша уште еднаш.

“Кога „ќе пораснеш“- само ќе ти се каже!”-и одговори Еладан со широка насмевка.

“Играчката”

Еден мрачен и врнежлив ден додека се враќаше со испорака од пристаништето силниот дожд и грмотевиците го принудија да се засолни под стреата на една огромна зграда.

Токму таа зграда беше градската библиотека. Ветерот упорно го носеше поројниот дожд во негов правец така што бидејќи не сакаше да накисне влезе низ големата двојна дрвена порта.

Внатре имаше пространа просторија и скали со стар правлив црвен килим, скалите водеа нагоре и се делеа кон лево и десно. На големиот ѕид во средината стоеше обесена огромна таписерија со многу чудна слика на неа. Тоа беше сцена од некое бојно поле, на десниот раб од таписеријата беше изткаен еден воин во стар оклоп со шлем на главата и исукан долг дворак меч со чуден дизајн.

Во позадината беа прикажани илјадници војници на две спротивни војски со различни знамиња како војуваат. Тоа што го фасцинираше Еладан не беше вештината со која беше исткаено ова уметничко дело туку прикажаниот меч на воинот, тоа беше љубов на прв поглед.

Просто се вљуби во изгледот на тоа прекрасно оружје. Во едната рака на воинот мечот стоеше надолу и потпрен на земјата додека во другата имаше голема габа која воинот се спремаше да ја изеде. Кога му раскажа Еладан на Когеф за таписеријата-слика, тој му го објасни значењето на тоа дело.

Воинот беше воин-берсерк, тоа биле воини кои јаделе некои ретки габи што им давале надчовечка сила и издржливост, берсерките се сметале за непобедливи борци и преставници на најсилните варваски племиња на северот. Но кога дејството на габата ќе поминело го скратувало векот на воинот и привремено му ги оштетувало сетилата. Но тоа и не го интересираше Еладан колку што го интересираше мечот. Толку се вљуби во тој меч од сликата што побара од Когеф да му помогне да искова ист таков меч за себе.

“Ќе треба многу работа за да се искова таков меч сечивото мора да биде ковано најмалку 200 пати. Одамна сум немал таква задача пред себе.”-му рече Когеф. “Ти само помагај ми јас ќе ја свршам целата работа.” –среќен му возврати Еладан. Како што се договорија така и испадна. После неколку месеци работа Еладан конечно го доби мечот од своите сништа. Лера му направи специјална корица од варена кожа и дабово дрво. Откако го доби мечот во своите раце оружјето практично стана дел од него. Каде и да одеше го носеше мечот на грбот. Некои граѓани на Иштар сметаа дека мечот е дел од облеката на човекот и дека се носи и од естетски и од практични причини.

Но глетката на тоа сечиво со долга дршка која му никнуваше од грбот на високиот и крупен северник преставуваше сериозна закана за било кого. А Еладан го имаше она чувство што го добива дете кога има нова играчка од која не се одвојува и ја носи секаде со себе. Но тоа орудие тешко дека можеше некој да го нарече играчка.

„Немир“

Неговиот народ беше под власт на Ухралите. Секој ден гледаше како неговиот народ е угнетуван, малтретиран и поробуван.

Ухралите имаа обичај да грабнуваат девојки да ги силуваат и ако останеа бремени девојките беа убивани затоа што Ухралите не сакаа да ја мешаат својата “благородна” крв со други народи, ограбуваа луѓе или убиваа од забава и се’ тоа го правеа од чиста причина дека можеа.

Никој не им се спротивставуваше зошто сите знаеја за какви гадости се способни ако некој им се спротистави. Нивните судии кои “делеа правда” најчесто ги осудуваа бунтовниците на мачење, робство или и двете.

Тоа утро Еладан му објаснуваше на еден трговец на пристаништето дека работи за Когеф и дека е пратен да ја превземе пратката во негово име, но трговецот не му веруваше и впрочем се работеше за пратка од неколку скапоцени камења за украсување кои беа многу скапи и трговецот инсистираше да му ги предаде лично на Когеф.

Еладан мораше да се врати до ковачницата и потоа го придружуваше Когеф до пристаништето и назад до ковачницата.

Когеф почна да му објаснува дека вложил многу пари во тие скапоцени камења ама дека ќе заработи повеќе од доволно кога ќе ги употреби за украсување. На нивна несреќа Когеф секогаш зборуваше гласно бидејќи беше малку приглув а мораше да зборува така за да се слуша сам себеси. Таа негова изјава дека носат со себе нешто вредно го привлече вниманието на десетина Ухрали кои ги застанаа и бараа да ги претресат. Когеф не се противеше.

Му ги најдоа скапоцените камења и му ги земаа. Во тој момент забележа дека Еладан ја става раката на рачката од мечот. “Немој...”-го пресече Когеф со шепот. Еладан ја спушти раката полека но од нервоза почна да чкрта со забите. “Тоа се само пари, не вреди да се загине за нив.” –почна да го смирува Когеф кој се однесуваше како ништо необично да не се случило. “Не смее да им се дозволи да прават вака.” –возврати Еладан како да зборува сам со себе. “Се’ во свое време...”-рече Когеф.

Истата вечер Лера и Еладан излегоа заедно.

Отидоа до пристаништето и застанаа на работ од заливот направен од камен, во чија закрила беа врзани повеќе лаѓи, галии и чамци. Беше свежо а ветерот создаваше мали бранчиња и во површината на водата се огледуваше полу-месечина засенчена со ретки широки облаци.

На таа бледа светлина Лера изгледаше како најубавата девојка на светот- нејзината рамна коса се вееше на ветрот како знаме на јарбол. Таа вечер му призна дека е вљубена во него. Еладан доби убаво чувство одвнатре, како некоја жештина која му се собрала во стомакот чувтвото му се качуваше кон градите и му се ширеше во срцето. Тогаш веќе не ја гледаше како сестра или како пријателка. Тие беа толку блиски што не им треба зборови за да се разберат.

Почна да ја набљудува како олицетворение на зборот убавина, на зборот добрина, на зборот жена. Така ступкана во неговата прегратка лице во лице со него му заличи на млада срна со нејзините крупни очи со полу исплашен поглед. Таа го направи првиот чекор, полека ги затвори очите и нежно го бакна на усните. Отидоа во неговиот стан и страсно водеа љубов, таа беше невина и свати дека Еладан беше човекот за кој се чувала... тој беше нежен со неа до тој степен што не сакаше таа да чувствува болка, нејзините воздишки беа воздишки на задоволство а нејзиниот здив беа топли бранови на воздух во неговото лице, во неговиот врат.

Понекогаш кога беше во кревет со некои девојки што не му значат едвај да чуствуваше било што...беше груб со нив... но овој пат беше различно.

Не се воздруваше, не се опираше туку пушти чувствата да течат низ него... се споија во едно тело. Конечно неговиот живот доби смисла, цел. Не сакаше никогаш да ја напушти Лера, таа беше неговата љубов. Љубовта која доаѓа кога најмалку ја очекуваш е онаа вистинската. Тоа беше вистинска среќа, чувството дека си сакан од личноста што ја сакаш.

“Ме сакаш?”-го праша со насолзени очи. Тој се насмеа и само климна со главата. На светлината од свеќата нејзиниот лик беше како лик на некоја самовила од бајка едноставно блескаше, сјаеше... тој зјапаше во неа со восхит а таа знаеше зошто ја гледа бидејќи и таа го набљудуваше на ист начин.

Двајцата беа исполнети како да си ја нашле изгубената половина- тој дел од животот што секогаш фалеше... дотогаш. Цела вечер останаа будни правејќи кратки паузи со спиење помеѓу водењето љубов.

На изгрејсонце седнаа на балконот и го гледаа раѓањето на новиот ден, доживувајки го раѓањето на својата љубов. Предходната вечер беа зачнале дете. Еладан не му ја мислеше многу околу својата одлука- сакаше да биде со неа до крајот на животот.

“Сакаш да ми бидеш жена?” –ја праша најдиректно што можеше. “Сакам.”-му одговори Лера без двоумење.

Отиде до собата и од џебот од панталоните извади еден прстен што го беше земал од панцирните кошули кои таа ги плетеше и и’ го стави на прстот.

Тоа утро се шетаа држејќи се за рака а сината светлина удираше на зградите и куќите во градот и даваше посебно убава слика на градот. Кога стигнаа во ковачницата Когеф ги пречека со зборовите: “Вие двајца... каде сте цела ноќ?” “Не сме двајца, тројца сме.”-му рече Лера на татко си ставајќи ја раката на стомакот се сврте кон Еладан и го бакна пред него.

“Решивме да сеземеме.”-низ насмевка соопшти Еладан гушкајќи ја својата свршеница.

“Нека ви е со среќа деца!-изцвика Когеф во радост.- Требаше да претпоставам дека вакво нешто ќе се случи, барем по начинот на кој се гледавте во последно време...” –Когеф блесна од среќа и ги изгушка и ги избаци младенците.

Когеф за ручек ги однесе во една гостилница во стариот дел од градот да ја прослават веридбата. Јадеа, пееја и се веселеа. Когеф беше пресреќен што ќе добие внуче а тоа им го потврди и една старица која можеше да познае бремена жена по очите.

Иако финансиски беше во загуба поради среќната вест богато ја награди. Когеф толку се опијани што на враќање се потпираше на Еладан и на Лера кои практично го влечкаа и го носеа додека тој мрмореше стихови од старите народни песни кои ги свиреа во гостилницата. Го легнаа на неговиот кревет и по неколку часа стана самиот со главоболка. Застана за момент на скалите наоѓајќи ги Лера и Еладан како задлабочено работат во ковачницата. Беа

како создадени еден за друг.

За момент Лера го потсети на мајка и. Воздивна се загледа во подот, ги погледна повторно младите и се насмевна од срце со широка насмевка. Веќе беше стемнето и Лера се спреми да излезе за да и се пофали на својата другарка Ина, ја стави наметката го бакна татко си во образот се сврте кон Еладан и го извади златниот ланец кој и висеше на вратот, на него имаше златен медаљон со изгравирана женска фигура од која излегуваат сончеви зраци.

Тоа беше симболот на "ќерката на љубовта" симбол на Љубовта воопшто.

"Ова и припаѓаше на мојата мајка, сакам да го носиш секогаш со тебе. Како знак на нашата вечна љубов. Големата Божица е љубов. Но тебе те сакам највеќе, не го заборавај тоа љубов."-му го стави медаљонот во дланката и му ја бакна раката, тој и го погали лицето и ја бакна, таа му намигна и му се насмевна.

"Одам сега да те оговарам кај Ина, знаеш како е женски муабети. Отидов, се враќам за два часа."-ја затвори вратата. И после секунда повторно ја отвори.

"Заборавив нешто..."-страсно го бакна Еладан и летна среќна низ вратата. Еладан беше пресреќен, секогаш кога ќе помислеше на Лера му се отцртуваше насмевка на лицето а мислеше на неа скоро цело време. Конечно најде среќа и мир.

Когеф имаше една изрека што секогаш му ја кажуваше на Еладан кога тој е нервираше во работата ако згрешеше. "Ако немаш мир немаш ништо!" му викаше Когеф како да кажува нешто од животно значење.

Но таа вечер Лера доцнеше цел час и Еладан излезе да ја најде низ градот, отиде до куќата каде живееше нејзината другарка Ина но таму му рекоа дека Ина излегла да ја испрати Лера пред цел час и дека се загрижени за девојките. Еладан го преврте цел град наопаку но немаше ни трага ни глас од девојките. Неколку пати помина во својот стан и кај Когеф но Лера се немаше вратено.

Сериозно се загрижи и му доаѓаа секакви мисли...

Утрото во ковачницата дојде таткото на Ина целиот потресен и во солзи-неможеше ни да зборува. Еладан го обли ладна пот кога го препозна човекот. Когеф се замрзна. Таткото на Ина седна и низ плачење им соопшти. "Мојата Ина... заедно со Лера... мртви и фрлени пред гробиштата. Ухр...Ухралите од бараките ги силувале и ги убиле. Крв насекаде... проклети да се ... ми го земаа детето..." Когеф седна на скалите и со празен поглед се загледа во некоја точка го стави лицето во дланките, зема вода и си го испрска лицето за да се освести. Еладан почна да мава со тупаници по ѕидот од нервоза, не му се веруваше дека ја нема веќе Лера...

Еладан посегна по мечот го исука и тргна кон вратата.-Когеф стана и му застана на патот.

"Не сега.Послушај ме."-му рече Когеф, а лицето му беше црвено од гнев.

"ПУШТИ МЕ ДА ПОМИНАМ!!!"-громогласно извика северниот горостас, спремен да се бори сам со армија Ухрали.

"Ако ме сакаш како татко послушај ме! Не сега, почекај до вечерта ќе ти кажам подоцна што ќе направиме. Ќе ја осветиме... послушај ме и остави го мечот."-му ја стави раката на медаљонот.

Еладан го погледна медаљонот и полека почна да се смирува, се потрпре на тоа да го послуша Когеф како постар и го послуша.

Отидоа на гробиштата, пред портите од гробиштата имаше дузина мртви девојки од градот со пресечени грклани и модрици нафрлани на куп од кој се цедеше бара од крв. Од купот штрчеше една рака со прстен од панцир. Тоа беше Лера.

Еладан погледна кон небото и погледна во медаљонот. Ја извлекоа од купот и ја погребаа на гробиштата. Когеф ги склопи рацете и почна да кажува молитва. Еладан клекна на колена до него ја наведна главата и ги склопи рацете.

"Земи ја мојата ќерка во твоите прегратки и прати ја во рајот, мене ако треба прати ме во пеколот за она што ќе го направам, затоа што мојата душа гори со оган на тага и омраза. Прости ми ја суетноста. Јас сум само човек а знам дека милоста ти е јака страна. Помогни ми да имам сила да ја осветам и споменот за нејзиниот светол дух да остане вечен."-Когеф почна да плаче и остана така некое време со склопени раце пред гробот на својата ќерка.

Когеф засади цвет над гробот во кој беше закопана неговата ќерка. Кога завршија со погребот Когеф му го кажа својот план на Еладан и почнаа со подготовки. Отидоа во стариот дел од градот и се состанаа со триесетина луѓе во подрумот од една зафрлена куќа. Сите беа на возраст колку Когеф. Когеф му објасни дека тоа се негови стари соборци –преставници на отпорот против Ухралите. Старешините меѓу кои беше и Когеф направија план за напад на Ухралските бараки низ целиот Иштар. Убивањето на девојките беше повод за тоа. Кога се беше готово оружјето и оклопите од ковачницата беа скришно поделени во ноќта а борците ги наострија сечивата и ги премачкаа со смртоносен отров изваден од змии. Сите беа задолжени да испијат и противотров во случај да се исечат. Ги избоија своите лица со боја и се облекоа во црно. Борци имаше вкупно околу стотина души бидејќи ретко кој сакаше вистински да се бори против Ухралите. Имаше вкупно пет бараки со по тристотини војници во секоја.

Когеф и Еладан ги потрошија скоро сите пари што ги имаа на потребните материјали. Планот беше да се запалат дрвените бараки на Ухралите истовремено и да има по дваесетина души пред секоја барака кои нема да им дадат да излезат на Ухралите.

Најскапото нешто што го купија беа габите. "Ова ти е познато што е... ти зборував за дејството на оваа габа. Ќе ни треба вечерва." –му рече Когеф на Еладан. Еладан само климна со главата и зема една габа од вреќата и ја изеде.

За стражарите пред бараките беа задолжени девојки убијци чија задача беше да ги ликвидираат додека флертуваат со нив. Така точно три часа по полноќ кога целиот град спиеше, стражарите паднаа мртви и петте Ухралски бараки во Иштар пламнаа како огнени топки. Војниците кои се обидуваа да излезат трчаа навор во паника без облека и оружје и налетуваа на ладен челик премачкан со отров.

Другите гореа живи.

Некои скокаа од прозорците мислејќи дека ќе се спасат од огнот а бунтовниците ги начекуваа

со огнени стрели а други им кршеа шишиња со алкохол од главата и повторно ги запалуваа. Ухралите гореа живи во врисоци и нечовечки крици."Сега е моментот!"-извика Когеф кон Еладан.

Еладан беше збудален од дејството на габата и ги косеше Ухралите со својот масивен меч. Некои од нив излегуваа со оружје, а Еладан ги одбираше токму нив за мегдан.

Им ги сечеше главите, рацете, потколениците, ги бодеше низ ребрата, се чуствуваше како да цепи дрва и да крши гранки како некогаш, а крвта шикаше насекаде во млазови и крици занемени на пола пат. Кога сите од гаризонот се разбегаа од пожар и страв, од чадот како да излегува од самиот пекол, игнорирајќи го пламенот, се појави еден џин од човек, со голо торзо и мечкино крзно околу вратот, беше келав и прошаран со лузни, а пламенот светкаше во црвенило на неговата ќелава глава. На појасот имаше клучеви од гаризонот. И носеше закривен меч со контури на змии отровници. и како некогаш, а крвта шикаше насекаде во млазови и крици занемени на пола пат. Се движеше полека и имаше излудена насмевка на лицето, крв се цедеше од неговиот крив јатаган, несомнено почнал внатре да ги убива и своите Ухралски војници, во своето лудило сметајќи ги за дезертери, или од пуста проклета негова желба за крвопролевање и мазохисзам, тоа беше Ухралски чувар на гаризон, мачител, силувач, насилник, и бескруполозен звер. И така застана самоуверено, пред гаризонот што му гореше и покажа со мечот кон Еладан. „Твојата курва беше фригидна не пушти ни глас додека ја силував, само пискаше како глувче, ајде дојди и ти да те пресечам на два дела како стаорец ако си маж!“

Еладан стоеше за момент како кип. Сите занемеа и се слушаше само пуцкањето на дрвото што гори од бараката. И кипот почна инстантно да кипи, косата му се накостреши, вените му излегоа на лицето, и целиот беше црвен од гнев. За момент ги затвори очите и прошепоте:“Прости ми господе, но морам да ја осветам.“ Го исука мечот во трчање накај Ухралскиот мачител и силувач, и скокајќи над него направи вртлива арка со своето огромно сечиво што му го пресече стомакот на Ухралскиот мачител и силувач заедно со раката во која беше јатаганот. Но копилето сеуште беше живо, облиен во крв му се смееше во лице и се обидуваше да го плукне и да замавне со другата рака што се штрецаше во место.

Еладан го заби својот меч во калдрмата од улицата и летнаа искри. Го подигна јатанот на Ухралскиот мачител и го стави оружјето на неговиот врат, со еден долг засек на дигање и спуштање, со неговото оружје го обезглави копилето, и му ја шутна главата назад во пламенот од гаризонот.

Когеф му се доближи, и му ја стави раката на рамото. „Фала ти синко што ме ослободи од тој товар, мене Лера ми беше ќерка и ја сакав како ќерка, но тебе ти беше жена и ти ја сакаше и ја љубеше. Честа е задоволена. Осветата извршена.“

Еладан молчеше и само ја наведна главата како поклон и климнување. И погледна во Когеф.

„КОН ДРУГИТЕ БОРБЕНИ ПОЗИЦИИ, ГОНЕТЕ ГИ ДО СМРТ!“-Ивика Когеф со неговиот масивен чекан исправен во вис и толпата бунтовници го следеа.

Не оставија ниеден жив, сега ловците беа пленот. Когев смачкуваше, черепи сосе шлемови, и кршеше ребра сосе оклопи со својот чекан кој беше кован колку сите оружја што ги направил. Таа вечер страшната правда се спушти над узурпаторите на Иштар. Ухралите беа смачкани како флека на мапата од градот.  Тоа повеќе личеше на масакар одошто на битка. Некаде во толпата и метежот Еладан го забележа Џу-Гој како се бори против Ухралите, заедно со своите ученици, Џу-Гој се движеше како телепортирачка сенка, ќе застанеше за момент да наслушне, па ќе збрзнеше низ замаглена брзина со светкање на неговиот скриен бодеж и секојпат паѓаше Ухралски узурпатор со пресечено грло. Толпата се разјалови и ровареше низ градот, со една единствена цел, -секој Ухралски узурпатор да му се додели брза смрт....тој пандемониум што го зафати Иштар беше несопирлив бран на долго собирана лутина, гневот на народот, кон узурпаторите, се разлеа во реки од крв низ улиците...

На крајот ги собраа мртвите тела на Ухралите на плажата, и ги изгореа, за морето и пепелта да им ја земе во заборав.

Откако дојде во Иштар тоа за Еладан беше најкрвавото утро. Убија околу илјада и петстотини Ухрали за една вечер. Иштар беше ослободен.

Дури и изгрејсонцето беше крваво или само така му се чинеше, можеби тоа беа само последиците од габата... бараките низ градот смрдеа на изгорено печено човечко месо и се собираа сите градски кучиња –скитници да каснат нешто за појадок. Граѓаните ги бркаа со стапови.

Кога настапи денот сите бунтовници се искапеа и го скрија оружјето однесувајќи се дека ни тие не знаат што се случува. Лера беше осветена. Ухралите што преживеаја избегаа од градот.

Тоа утро Еладан отиде во ковачницата и го најде Когеф седнат на столче како напразно зјапа. Когеф имаше засирена свежа рана на вените од левата рака. Кога влезе Еладан го повлече ракавот надолу. “Се обидел да се самоубие”-заклучи Еладан. А што би правел човек кога најблиските ќе му ги земе безмилосната смрт... веројатно ќе сака да им се придружи. Еладан го преврза и ја најде Себа да се грижи за него, и да го спаси.

Еладан неможеше да седи во ковачницата- тоа премногу го потсетуваше на Лера. Неможеше да седи во станот, секогаш кога ќе погледнеше околу себе како да ја гледаше Лера на ивицата од погледот. Сакаше да се ослободат неговите земјаци од Ухралите но не по цена да ја изгуби девојката со која сакаше да го дели животот, таа со која зачнаа дете... Лера. Во лицето на секоја девојка со која ќе се разминеше ја гледаше неа.

Целиот град го потсетуваше на неа, кога ќе поминеше покрај некое место каде седеле или застанале му се враќаа сликите на нејзиниот лик. Истата вечер седнаа со Когеф во некоја зафрлена меана и пиеја. На Когеф не му остануваше ништо освен да пие. “Ухралите ќе се вратат, во многу поголем број... ова е само привремена слобода. Иштар им е важен град дека излегува на море. За мене сега животот има малку значење. Но ти си сеуште млад. Мораш да продолжиш.

Ако можеш побегни од Иштар. Уште имам некои пари... можам да ти помогнам”-го советуваше Когеф. Но Еладан беше збунет, никогаш не беше таков човек што удира и што бега. Когеф беше во право, не помина ни недела одкако го предупреди Еладан а Ухралите повторно го завземаа Иштар. Ги апсеа сите што носеа оружје.

Еладан на негова несреќа го начека цела чета војници со мечот на грбот. Му го земаа

оружјето, а тој без противење тргна со нив во градскиот затвор. Толку беше отапен со чувствата што беше на раб да полуди.

Го затворија во самица и го заврзуваа со окови за подот со исправени лакти за да го болат рацете. Така спиеше. Навечер го испрашуваа за нападот на бараките но тој се правеше нем. Му се заканувaa дека ќе му ги исечат гениталиите ако не зборува, го камшикуваа, го мачеа со пијавици и го претепуваа додека не му омлитави снагата. По некое време навистина ги убеди дека е нем и го оставија на мир да скапува во самицата.

Не знаеше кога е ден а кога ноќ бидејќи немаше прозорец во келијата -само влажни камени ѕидови. Незнаеше колку долго остана во таа пеколна дупка.

“Да овој изгледа силен. Ќе биде добар веслач од него на галијата. Ќе го земам. За колку го давате?”-слушна некој разговор пред келијата. “Џабе”-се слушна грозно пригушено смеење.

Наредното нешто на кое се сеќава е дека го ослободија. И го сместија на некоја воена галија во пристаништето. Додека поминуваше низ центарот на градот забележа дека дрвото на животот е исечено...му беше јасно- Ухралите го направиле тоа за да докажат дека го поседуваат градот. Иштар не беше повеќе Иштар а Еладан стана роб. Роб на оние кои најмногу ги мрази.

Го ставија во еден свињарник од соба со кревети на спрат што беше под палубата. Сонцето го гледаше низ решетки. Околу него имаше секаков олош од луѓе. Сите до еден робови. Над него низ решетките го гледаше капетанот на галијата.

“Ова ти припаѓа тебе, ама ќе ти го причувам некое време... да речеме засекогаш!” –му рече нишајќи го златниот медаљон што му го даде Лера. Еладан не одговори ништо. Сеуште се правеше нем за да не го вратат во затворот, таму не му бегаше сигурна смрт вака барем ќе живее... како роб... но ќе живее.

Утредента го врзаа со окови за веслата. Бродот исплловуваше. Погледна накај Иштар ја наведна главата и како да шепоти сам на себе тивко изговори: “ Когеф имам мир. Се надевам дека и ти ќе го најдеш својот.” Тапанот се огласи и веслачите-робови почнаа да веслаат во ритамот.

„Рајот“

Да се биде роб значи некој се’ да ти одземе. Се’ освен душата.

“Не може никој да ти ја одземе душата. Затоа што таа не ти припаѓа тебе. Му припаѓа на Господ.”-тоа беа зборовите што му ги изговори неговата баба која го израсна.

Таа го научи Еладан да биде силен и да има верба. На стариот јазик името Еладан значи “оној што го победува ѓаволот”.

Целосното име му е Ал Кибор Шатан што од хебрејски го има значењето, со време премина во Ел Кибор Сатан што нагалено неговата баба го скрати во Еладан.

Всушност и неможеше како дете да го вика за ручек изговарајќи му го целосното име. Имаше легенда за човекот Еладан(Ал Кибор Шатан) кој живеел во почетокот на времето и неговата баба му раскажуваше за тоа како тој со итрина го победил ѓаволот.

Од него Еладан го беше добил своето име. Во легендата се зборува дека ѓаволот го искушувал Еладан да му служи, а Еладан се согласил и наместо слуга му станал господар.

Бидејќи секоја желба која ја барал од ѓаволот било за добро на луѓето а жртва за Еладан. Баба му му раскажа за тоа дека Еладан бил сакан од Господ но и дека бил сакан и од ѓаволот. Тоа измачување и жртвување траело долго се додека ѓаволот не го предизвикал Еладан на борба до смрт. Ѓаволот тоа го направил само да ја поттикне омразата во срцето на Еладан. Знаејќи дека суштеството е бесмртно и дека не може физички да го совлада ниту убие Еладан испил течност за која го излажал ѓаволот дека е отров всушност тоа било само некоја јака дрога. Во моментот кога ѓаволот помислил дека Еладан е мртов една солза му се слизнала низ образот против негова волја. Во таа солза му излегла душата а сето зло што го насобрал се распрснало во светлина и се раширило насекаде влегувајќи во луѓето. А душата ослободена од зло се вратила во изворот- кај Господ. По некое време Еладан се разбудил и живеел долг и среќен живот.

“Денес ѓаволот го нема”-му зборуваше баба му. “Но неговото зло тлее во луѓето. Затоа треба да се свртиш кон Господ. Бидејќи тој ти дава се што ќе посакаш. Ти ја остварува секоја желба и те води кон светлината и во тешките моменти те крепи, запомни го тоа. Ако некој е злобен со тебе тоа е од човек а не од Господ. Верувај и самиот ќе видиш.” Еладан веруваше.

Иако беше роб заглавен на Ухралска галија-на последното место каде што би сакал да биде, сепак веруваше. Сонцето го гледаше преку решетки. Беше заклучен во трупот на бродот и преку целиот ден беше окован за веслата и слободен само толку колку да може да весла во ритамот на тапанот на кој удираше еден слаб исушен Ухрал. Имаше и некој Ухрал со камшик кој “ги инспирираше луѓето на работа” преку викање и камшикување. Ритамот на веслање беше како монотона музика. Понекогаш кога спиеше му одѕвонуваше во ушите како сеуште да весла. Нозете често му се закочуваа и несакаа да бидат послушни, тоа беше така бидејќи многу малку ги користеше.

Робовите ги хранеа со зелка, леб и вода. Тоа беше ужасно за некој што не беше навикнат. Но чудно е за што се’ е способен човекот кога нема избор. Манџата од зелка им ја ставаа во неизмиени дрвени чинии а реата од одвратната миризба се ширеше како јато

скакулци на поле. Лебот кој беше стар и засушен им го фрлаа како на кучиња. Стражарите не им дозволуваа на робовите да зборуваат меѓу себе, посебно кога се јадеше.

Ако некој се обидеше завршуваше со траги од педесет камшици и можност да го изгуби животот врзан на јарболот. Еладан често се молеше.

Се молеше на Господ. Се молеше во себе без да изговори ниту збор.

Сакаше да биде на некое друго место. Некаде далеку од овој пекол. Само смислуваше начини на освета за ова мачење. Но по некое време престана да мисли на тоа. Веќе осум месеци го живееше тој живот на роб. Една вечер пред да заспие виде стаорец голем колку мачка. Тоа беше лош знак. Тоа беше знак дека злото е силно на ова место. Така тој го протолкува тоа.

Но немаше страв. Не се плашеше бидејќи полошо и неможе да биде. Животот треба да се живее. Без разлика колку е лош подобар е од смрт. Знаеше дека ако остане послушен и мирен некако ќе се извлече од тој проклет брод. Мислеше на Лера, тукушто ја освои ја изгуби...а сега тоа копиле од капетан го носеше медаљонот што таа му го даде... единственото нешто што му го остави за спомен... мислеше на сите што некогаш ги сакал и колку тие му помогнале во животот.

Љубовта му даваше надеж. Спомените на убавите моменти ветуваа дека животот носи уште такви доживувања. Како и да е продолжуваше. Некои веруваат дека ако е човек доволно стрплив тоа што го посакува само ќе си дојде, само што ќе дојде како можност и ако не ја искористи тоа ќе биде негова сопствена кривица

. Едно пеколно сончево летно попладне додека веслаа робовите се слушна викањето на извидникот што седеше на врвот од јарболот. Еладан се насмевна кога слушна дека две пиратски лаѓи им се приближуваат. Тапанарот го забрза ритамот бидејќи очигледно ветерот не им даваше предност... другиот Ухрал почна панично да мава со камшикот по кого стигне... на галијата имаше узбуна. Војниците се строеја на палубата во полна опрема. Немаше бегање од пиратите. За кратко време двете пиратски лаѓи се наместија лево и десно од галијата. Почнаа да летаат харпуни со јажиња и пиратите ја преплавија галијата на Ухралите како мравки на лепче.

Беа наоружани до заби и колеа се пред себе. Се слушаа врисоци и пцовки од палубата и прскаше крв низ решетките на главите од робовите. Еладан му се обрати на Ухралот што ги камшикуваше.

"Ослободи не. Брзо. Никој овде не сака да умре врзан како свиња на колење. Ќе се бориме за нашите животи. Така ли е браќа?" робовите викнаа едногласно подржувајќи го Еладан. Стражарот избезумено се двоумеше што да направи. "Ви треба секој човек... побројни се. Ослободи не човеку!" Ухралот ги извади клучевите и ги отклучи робовите го повлече ланецот кој излезе од алките... од страв да не му се освети некој побегна низ вратата горе на палубата. Некои од робовите потрчаа по него како волци по плен.

На нивните грбови јасно можеа да се видат траги од неговиот камшик.

Други останаа под палубата во надеж дека ќе бидат таму безбедни. Никој не ни помисли да се бори на страната на Ухралите... Еладан се исправи и за последен пат ги погледна неговите собраќа...ова беше можноста што стрпливо ја чекаше и немаше да ја упропасти единствената шанса... климна со главата во знак на поздрав и се упати по скалите горе на палубата.

Само што излезе сонцето го заслепи. Инстиктивно ги крена рацете да се заштити од светлината и нечие сечиво го удри директно во металната алка на десната рака. Тоа беше пират што сакаше да го убие.

Еладан го стави своето стопало зад петата на пиратот и го бутна силно со рацете на

неговите гради. Откако го сопна ја зема кривата сабја што му падна на пиратот и замавна во лицето на најблискиот Ухралски војник.

Потоа направи два чекора и го пресече наредниот Ухрал позади колената.

Ги начекуваше Ухралите кои беа зафатени во борба со пиратите и ја истураше цела омраза што ја беше собрал дотогаш.

Пиратите го забележаа дека се бори на нивна страна и не го напаѓаа, а и тие што не го забележаа ионака ги напаѓаа луѓето во униформа... полека но сигурно се пробиваше до кабината на капетанот. Знаеше дека таму ќе го најде. Вратата беше заклучена. Еладан почна да мава со нога по бравата.

Дури се изненади од силата што се насобрала во него кога ја скрши бравата. Внатре капетанот од страв се беше прибил до ќошот и исплашено се обидуваше да прети со исукан меч. Еладан го забележа златниот медаљон на неговите гради. Побудале од бес. Капетанот почна да мафта со својот меч како со прачка.

Еладан грубо замавна и му ја отсече дланката која го држеше мечот... капетанот падна на колена и ја зграпчи подлактицата на десната рака со левата и со ококорени очи почна да вриска како жена на породување.

Додека уште беше во шок Еладан му застана зад грбот и го фати ланецот на кој беше обесен медаљонот. Го стесни и почна да го влече нагоре. Додека го давеше Ухралот се обидуваше да стане но нозете само му претаа -немаше каде да бега.

Еладан го задави со ланецот на Лера. Го извади ланецот и си го обеси медаљонот на вратот. Телото на капетанот бездушно лежеше на подот. Еладан го дигна и го префрли преку рамото. Ја зема пиратската сабја и истапи надвор од кабината. Битката беше завршена. Скоро сите Ухрали беа мртви.

Пиратите гордо стоеа собрани на средината од палубата околу товарот по кој дојдоа. Тоа беше злато. Прилично многу злато. Еладан го фрли телото на капетанот пред своите нозе. Пиратите беа тетовирани, некои од нив беа исушени како стап, а некои мускулести сите до еден ладнокрвни убијци.

Некои беа келави, неизбричени, дебелковци што воопшто не личеа на убијци и ограбувачи... но не е се како што изгледа.

Некои имаа долга коса и обетки и постетуваа на девојки. Како и да е не го пречекаа Еладан со добредојде. Поставија даска на палубата и го потиснаа Еладан на даската. Тоа беше нивниот начин на забава.

Сакаа да му го земат медаљонот но Еладан не им го дозволуваше тоа. Стоејќи на даската почна да замавнува накај пиратите со сабјата а тие едноставно му ја превтеа даската и падна во морето.

Почна да се гуши во солената вода, брановите го потопуваа... брзо исплива до даската ја стави под телото и почна со пливање да се оддалечува од бродовите. По некое време исцрпен од пливање се заврти назад кон бродовите.

Галијата гореше а робовите скокаа од неа. Сонцето пеколно грееше, зраците светлина се рефлектираа од морската површина како од огледало и за момент му заличи како самото сонце да ја запалило галијата но знаеше дека тоа го направиле пиратите. Никој не го следеше. Пливаше со даската под него што подалеку можеше. По неколку часови немаше ништо на

хоризонтот. Никаков брод ниту копно. Беше апсурдно но Еладан се чуствуваше како да е во некоја бесконечна водена пустина. Беше слободен. Повторно слободен. Но воедно изгубен во морската шир. Се надеваше дека ќе стигне до копно... некако... даската го држеше над водата.

Беше уморен до крајни граници на замор. Имаше крв на облеката и незнаеше што би правел кога би се појавиле ајкули. Кога се стемни стана премногу студено, а тој беше целиот мокар... можеше да замрзне. Почна да чувствува дека очите му се затвараат, му се спиеше. Се тресеше од студ но некако му текна да го извади колинот од панталоните и да се заврзе за даската за да не ја изгуби кога ќе заспие. Заспа како да умира. Наредниот ден го разбуди лесно ветре. Соблече дел од облеката остана по пантолони и повторно се врза за даската. Времето беше мрачно и имаше густа магла. Воздухот беше влажен и раздвижен а небото облачно.

Беше премногу жеден. Се обиде да ја пие морската вода но му го гореше грлото. Ветерот полека се засилуваше. Пливаше во неодреден правец. Само туркаше напред. Незнаеше накаде оди бидејќи немаше ништо на видикот освен вода и магла. Тогаш во далечината забележа грмотевици.

Светкаа молњи и ветерот почна да носи капки дожд на неговото лице. Кога се засили дождот Еладан некако се обидуваше да пие дождовница. Му успеа. Но работите не одеа на арно. Бурата му се приближуваше како несопирлив бран на уништување. Го стегна колинот најмногу што можеше и ја гушна даската со двете раце. Ветерот почна да дува силно и од сите правци. Бранови го потопуваа и гушеа. Кога излегуваше на површина земаше најмногу воздух што можеше но често и голташе вода. Неколку пати по ред помисли дека е готово, дека во моментов ќе се удави. Но даската го креваше на површина. Во бурата беше ранлив како снегулка под дожд. Брановите го фрлаа лево-десно, нагоре-надолу, морето реагираше како некој див ѕвер што со заби растргнува некое невино животинче. Конечно изгуби свест. Тотално помрачување.

Наредното утро се разбуди кашлаќи вода. Некој ги прилепуваше усните на неговите како да му дава бакнеж на животот и му дуваше топол воздух. Тоа беше една прекрасна девојка со коси очи, црна коса и голи гради. Му се насмевна кога ги отвори очите. Лежеше на некаква песочна плажа а над него имаше чудни дрвја со големи кафени плодови.

"Добредојде во рајот" –му рече девојката на својот јазик, но тој не ја разбираше... едноставно помисли дека умрел и отишол во рајот.

„Сон“

Еладан реагираше како дивљак. Пред него стоеше полу гола девојка а тој немаше видено жена околу осум месеци.

Ја грабна во прегратка и почна да ја бакнува, прво во устата, вратот па градите... таа не се опираше... напротив изгледа дека овој напад од возбуда ја зарази и неа... се ослободија од “облеката” и почнаа да се превртуваат во песокот.

Еладан беше толку возбуден што немаше никакво време за предигра... мораше да ја има, тука и сега. Благи бранчиња им ги заплискуваа нозете додека водеа љубов. Девојката беше прекрасна. Имаше коси темни очи и црна долга коса, беше ниска но по градите се гледаше дека е жена а не девојче.

Еладан се опушти до тој степен што и даваше наредби гестикулирајќи и што сака а таа насмеана како да играат некаква игра му ја исполнуваше секоја желба. Еладан размислуваше за тоа како општењето со жена е една од најголемите радости во животот. Олицетворение на вистинска среќа.

Нема подобро чувство од тоа. Девојката очигледно порано не била со маж. Тоа што таа го чувствуваше беше задоволство зачинето со болка. Врискаше и воздивнуваше од самиот чин. Првиот пат беше брз, луд, див.

На крајот Елдан забележа дека бутините и се крвави. Тоа баш и не беше некој пријатен начин да се одземе невиност на девојка. Влегоа во водата да се измие. Таму продолжија да се галат, бакнуваат... повторно почнаа да водат љубов, овојпат тргнаа со побавен ритам... и Еладан беше понежен со неа.

Еладан не го знаеше нејзиниот јазик но брзо ја научи на универзалниот јазик на љубовта.

Долго “разговараа” на јазикот на љубовта. Одмараа испружени на жолтеникавиот ситен песок од плажата. Сонцето грееше јасно но времето не беше премногу жешко. Птиците на чудните дрвја со плодови беа разнобојни и прекрасни. Нивните моментални крици беа како ненадеен џагор на деца. Тоа беа смирувачки звуци кои се согласуваа со звукот на морето кое ритмично го заплискуваше брегот и звучеше како длабоко дишење или можеби тоа беше само нејзиниот здив на неговите усни.

Не размислуваше за поимот љубов затоа што го живееше во тој момент. „Дали тогаш се вљуби? Кое глупаво прашање. Не значи дека си вљубен во некоја личност ако општиш со неа. Но и не треба да познаваш некоја личност премногу за да бидеш вљубен. Еден момент е доволен, за да знаеш.“-си помисли во моментот на невидена привлечност од страст.

Еладан се чувствуваше убаво покрај оваа прекрасна девојка која му дозволуваше се’. А нели е тоа љубов? Да се чусвтвуваш убаво со некоја личност. Да. Несомнено е. Додека беше со неа таа толку го обзема што заборави на сите темни мисли. На сите лоши спомени, тоа беше така бидејќи беше сконцентриран на сега и тука. На моментот во кој живее. Седнаа да си починат под сенката на едно дрво. Во плитката вода се појавија перки на делфини. Некои од нив правеа чудни звуци како да ги повикуваат а некои скокаа над површината на водата и се превртуваа како циркузанти, како да се глумци кои им прават

претстава. Девојката стана и му ја подаде раката.

Не рече ниту збор. Еладан за момент погледна во сцената пред него. Сонцето му грееше право во очи, прекрасна девојка му подаваше рака да стане за да пливаат со делфините... тогаш си помисли:

"Господ ме гледа насмеан."

Ја прифати понудата и се изненади од силата со која таа го повлече да стане, тоа беше силен стисок за толку нежна рака како нејзинота.

Влегоа во водата и пливаа со делфините, Еладан легна на површината и го исправи телото а еден делфин го скокна сакајќи да му го привлече вниманието. Тоа беа прекрасни животни. Изгледаа како да се секогаш насмеани со блага насмевка. Кога ќе гњурнеше под вода ја слушаше нивната песна. Меурчиња им излегуваа од дупките за дишење и се слушаа звуци кои Еладан ги запамети како песна на некои рајски суштества. Сфати дека така зборуваат и одеднаш помисли колку би било прекрасно да се комуницира преку песна. Одненадеж воочи дека девојката ја нема во близина. Наеднаш се уплаши каде и како ја снемало...не помина долго кога прво се појави муцката на еден делфин во длабоката темна вода и ја забележа нејзината дланка како се држи за перката на делфинот. Кога и се појави главата го погледна и ја подигна слободната рака.

Во неа имаше широка школка. Кога излегоа од водата забележа дека едниот прст и е фатен во школката, Еладан претпостави дека ја фатила на затворање. Девојката ја рашири школката и во неа се покажа еден бел прекрасен бисер. Му го стави во раката и му ги склопи прстите околу него.

Ја стави раката на срцето и рече : "Але" –потоа му покажа со прстот кон бисерот и повторно рече: "Але". Еладан протолкува дека тоа е нејзиниото име и дека значи "бисер" на нејзиниот јазик.

Си ги допре градите и изговори: „Еладан." Таа очекуваше од него или да и објасни што значи неговото име или да и возврати со подарок. Еладан го знаеше тоа но незнаеше како да возврати. Едноставно ги рашири рацете, ги стави на своите гради и повторно ги рашири. Таа му ги зема дланките ги стави на нејзините образи, се насмевна и воздивна... го погледна во очи и забележа дека и тој е насмеан.

Ја напуштија плажата. Бисерот го стави во џебот и тргнаа по некаква разгазена патека низ шумата.

Але одеше пред него а тој ја следеше. Додека се движеа таа му покажуваше кон дрвјата, тревата, птиците, плодовите, небото, сонцето и се што ќе здогледаше именувајќи ги работите на нејзиниот јазик. Поминаа покрај еден прекрасен водопад во чие подножје имаше базен кој се изливаше во вид на река накај морето. Во базенот се прскаа мали деца. Застанаа кога го видоа Еладан. За нив изгледаше како џин обраснат со коса, брада и мустаќи облечен во мокри пантолони со златен медаљон на градите. Никогаш дотогаш немаа видено некој што е толку висок и што има светла коса и толку многу влакна на лицето...

Але им рече да не се плашат и децата се опуштија и ги следеа до селото. Селото не беше многу големо. Кога влегоа со Але скоро целото село се собра пред куќата на девојката. Сите почнаа да зборуваат едногласно и му поставуваа прашања на Еладан но тој само љубезно мафташе лево-десно со главата сакајќи да им даде до знаење дека не ги разбира.

Некои од луѓето му се поклонуваа во знак на поздрав. Сите беа ниски од него за

една глава. Некои му се чудеа а постарите само мудро го набљудуваа. Забележа дека и мажите и жените слободно шетаа без облека над појасот.

Излезе и таткото на Але и го покани Еладан во својата куќа. Таму сите што влегоа седнаа со скрстени нозе во круг па и Еладан седна на истиот начин.

По неколку кратки прашања кон ќерка си таткото даде некоја наредба и за кратко време пред Еладан беше сервирана цела гозба од храна. Но се што имаше пред себе беше храна направена од растенија. Немаше воопшто месо. Никој друг не јадеше. Тој се настрви на јадењето како пчели на мед. Јадеше со раце.

Кога заврши луѓето околу него почнаа да се обидуваат да комуницираат со него. Нешто со раце нешто со цртање со стапче им објасни дека бил на голем чамец и дека чамецот бил нападнат и сега за среќа е тука.

Барем толку успеа да објасни. Беа излезени надвор. Каде што Еладан ги правеше своите невешти цртежи со стапче... Одеднаш некој нервозно се развика.

Але му се приближи на Еладан и го фати за рака. Тој што викаше беше некој млад човек покажувајќи со прст де во Еладан де во Але и потоа почна со заканувачки тон да вика кон таткото на Але. Таткото ја праша нешто својата ќерка и таа му одговори со насмевка и се припи кон Еладан. Таткото се насмевна за момент потоа со сериозен тон му се обрати на младиот што викаше.

Ги спомна зборовите Але и Еладан и ги склопи рацете.

Младиот низок човек збесна! Почна да мафта со рацете правеќи удари во воздух и почна да замавнува со високи удари со нозете на крајот со прст покажа кон Еладан

. На Еладан му беше јасно. Овој млад човек беше вљубен во Але и му претеше на татко и... и очигледно сакаше случајот да го реши со физичка пресметка. Сите замолчеа и чекаа на одговорот на Еладан. Но Еладан го доби своето име по тој Еладан кој го измамил и победил ѓаволот. А делот од ѓаволот на љубомората неможеше да го истера надвор со ќотек, така можеше само да го засили.

Едноставно посегна во џебот од панталоните, го извади бисерот што му го подари Але ја гушна девоката силно со другата рака, застана засштитнички пред неа и изговори: “Але”.
И го стави бисерот на срцето. Тој негов гест имаше повеќе значења.

За едно од нив Еладан тогаш не ни знаеше. Тоа значеше дека девојката своеволно го одбрала него. Дека е негова и тој нејзин. А воедно значењето кое Еладан не го знаеше беше тоа што стариот обичај што го имаше ова племе се состоеше во тоа кога девојката ќе ја изгуби невиноста со маж му дава бисер што таа го извадила од морето и останува засекогаш негова.

На негово изненадување лутиот млад човек престана да прети и од изразот му се гледаше почит кон древните закони едноставно се поклони и замолче. Потоа истиот човек рече: Има и други риби во морето! –на што сите почнаа да се смеат.

Еладан воопшто не разбра што рекол и му падна чудно што човекот што предмалку сакаше да се тепа со него сега му ја грабна пријателски подлактицата и почна пријателски да се ракува со него. Еладан не беше свесен што точно се случува. Но по неколку дена кога научи да склопи два три збора сфати дека таму на плажата според законите на древните стапил во брак со Але.

Напротив наместо да се изненади непријатно, се израдува на тоа сознание. Але полека

го учеше да го зборува нејзиниот јазик а тој ја учеше на својот. По три месеци луѓето ги забележуваа како зборуваат на некој чуден јазик што никој друг не го разбира и тоа им беше чудно. Еладан го поднаучи јазикот на Але и слободно разговараше со селаните од племето.

Му дадоа некаква секира од дрво со сечиво од коска од кит и со неа исече доволно дрва да направи куќа за себе и својата млада и убава жена. Селаните се изненадија кога видоа дека Еладан е вешт дрвосечач. Племето се викаше Караи. Тоа во буквален превод беше "луѓе".

Имаа чудни обичаи. Често ги решаваа расправиите со физичка пресметка и користеа некаква чудна боречка вештина каква Еладан дотогаш немаше видено. Децата ја учеа од најмлади години а оние кои беа мајстори беа старци и старици во длабока старост и најверојатно поради редовните секојдневни вежби уште изгледаа витални и агилни.

Но никогаш никој вистиниски не настрадуваше. Имаше делење на добар ќотек но никогаш до смрт. Караите веруваа дека убивањето е најголем грев. Затоа и не јадеа месо иако имаше секакви животни на островот. Јадеа риба кога имаше некаков празник на плодноста на рамнодневница и само тогаш ја ловеа со зашилени стапови. Ја јадеа жива бидејќи веруваа дека миризбата на рибата е афродизијак.

Но што се однесуваше до Еладан живата риба едноставно смрди. Затоа и се чудеа кога Еладан ја печеше рибата на стапчиња врз оган. Тој дотогаш незнаеше да запали оган "во дивина" но кога Але го научи како да трие зашилено стапче врз суво гранче покриено со суви тревки се изненади колку е лесно.

Але навистина умееше да рагори оган. Умееше да го разгори и оганот на желба и страст во Еладан такашто некогаш не излегуваа од својата куќа со денови. Тоа што најмногу го стави Еладан во мисла беше што секогаш кога ја гледаше месечината беше зелена како трева.

Но тогаш не обрнуваше многу внимание на тоа. Немаше многу што да се прави на островот на Караите. Еладан почна да ја учи боречката вештина која имаше големо значење на островот. Иако луѓето немаа поглавица никој немаше толкав авторитет како старициите и старците. Нивниот збор беше неприкосновен.

Еладан беше спор како вол. Дури и малите деца беа побрзи од него во ударите со нозе. Но со рацете работеше солидно. Вештината се состоеше во бесконечно вежбање на удари, блокади, фаќања, извлекувања, зграпчувања и илјадници начини за онеспособување на противник. Едно време Але му ги покажуваше основните удари и го учеше како побрзо да напредува. Храна имаше насекаде и се наоѓаше време за се'. За пливање. За скокање во вода од високи карпи. За учење. А навечер сите се собираа околу голем оган и секој раскажуваше по некоја нова приказна што ја чул порано... но Еладан беше највешт во раскажувањето.

Зборуваше за местото од кое доаѓа и ги прераскажуваше приказните на баба му за варвари и самовили. Дури стана свесен дека тие вечери му беа единствено потсетување на минатото. Дека заборавил на Ухралите и дека воопшто немаше омраза во него. Толку беше обземен од ова место. Се чуствуваше како да чекори по света земја.

Како Господ да го земал од длабочините на пеколот и фрлил на брегот од овој остров кој изобилува со одликите на рајот. Цело време Але го подучуваше на боречката вештина но еден ден престана.

"Не сум способна да те подучувам веќе..."-почна да му објаснува. "Зошто, што не е во ред?"-ја праша Еладан на нејзиниот мајчин јазик. "Се е во ред. Само што ќе треба да

почекаш околу девет месечини... “ –на тоа Еладан се насмевна. Конечно дојде времето и тој да стане татко. Се потсети на Лера... но набргу се врати во реалноста и радоста.

Истата вечер седеа на брегот и гледаа во морската шир. Таа зема едно мало сино пердувче што го испуштила некој птица и ги склопи дланките.

“Сега сум како ова пердувче” рече гледајќи во дланките “ ќе мораш вака да ме чуваш да не ме оддува ветерот” се насмевна како да го задевала а тој ја бакна...

Беше на рајски остров. Изолиран од надворешниот свет и сите негови негативности. Имаше прекрасна жена. Ова беше неговиот одмор. Неговото бегство. Од еден живот во друг. Подобар живот од предходниот. Што повеќе можеше да посака? Ова беше сон кој се оствари во моментот на сонување. А сонувањето и живеењето станаа едно.

„Солке“

На Але и Еладан им се роди син. Му го дадоа името Солке што на јазикот на Караите значеше Сонце.

Секогаш кога ќе го погледнеа детето тоа се смешкаше. Беше зачнато на сончев ден и се роди на сончев ден. Детето во лицето повеќе личеше на Еладан, имаше бледа кожа но очите му беа благо и неприметно закосени, имаше црна коса ... левото око му беше светло зелено а десното кафено црно.

На одредена светлина само за момент можеше да се забележи жолт сјај(што потсетуваше на сончева светлина) во неговото посветло око и бела искра во темното. Во куковите беше тесен и потсетуваше на Але а како растеше телото му се градеше како тоа на татка си. Како растеше така покажуваше голем потенцијал.

Почна да ги вежба боречките вештини од мала возраст, а желбата му се роди кога Еладан и Але вежбаа заедно, а тој ги гледаше и се обидуваше да ги имитира.

Еладан го научи и на својот јазик покрај оној на Караите. Првиот збор му беше Мама. Тоа му падна чудно на Еладан бидејќи тоа беше зборот за мајка и во неговиот јазик.

Солке прерасна од прекрасно бебе во вистинско убаво мало момченце. Имаше обичај малите деца да се дружат со најстарите. Караите велеа дека така старите се подмладуваат а младите добиваат мудрост. И навистина имаше деца кои кога размислуваа за нешто потсетуваа на старци. Но обично од таквите собири само се слушаше смеење.

Солке беше паметно дете. Попрво се вртеше кон итрина отколку кон насилство. Кога наполни пет години отиде да учи боречки вештини кај еден од старите мајстори кои вооедно ги образуваа децата на правилата на живеење.

Што смее да се прави и што не смее и зошто. Со Еладан често си играа борење како што си играат татко и син. Еладан се преправаше дека паѓа ако Солке го удреше во нога и Але им се уклучуваше да го одбрани Еладан од “непобедливиот борец”. Детето им беше божји дар.

На Еладан повеќе не му беше важна личната среќа колку што му беше важна среќата на неговиот син. Го научи да пишува и да чита. Заедно со Але го учеа да пали оган, кои растенија се за јадење и како се служат. А да плива го научија уште во најрана младост, уште кога беше бебе. На Еладан му се крена косата на главата кога виде како неговиот син стар околу една година плива накај мајка си. Но потоа Але му објасни дека така овде се учат децата и дека тоа е нормално.

Еладан се гордееше со својот син. Солке се возбудуваше кога Еладан му раскажуваше за други места, за снег, големи градови, музиканти и за ковачкиот занает.

“Сакам да ги видам тие работи татко, вети ми дека еден ден ќе ми ги покажеш…”го молеше со споени рачиња и тажен поглед.

“Ќе видиме. Ако бидеш добар. Ќе ги видиме сите заедно.”-рече Еладан прегрнувајќи ги жена си и синот додека лежеа во креветот од трски во кој спиеја сите тројца заедно. Але се насмевна кога детето почна да брои како што го научи Еладан.

Солке имаше обичај да брои пред спиење, некогаш претеруваше, но на тоа Але и Еладан само се смешкаа знаејќи дека секој момент ќе се премори и ќе заспие со отворена уста на половина од некоја бројка... Поминаа скоро 7 години откако му се роди синот.

Еладан тогаш почна да сфаќа дека вистински се постигнува бесмртност преку децата. Не се плашеше од смртта затоа што знаеше каде оди потоа. Дека се враќа кај господ. Така го научи неговата баба.

И се што знаеше му пренесуваше на својот син. Умот на детето беше како сунгер, впиваше информации како сунгерот што впива вода. Еладан вистински не сакаше никаде да замине. Овде му беше убаво. Овде го беше создал својот дом. Се чувтсвуваше исполнет во целост. Солке имаше обичај да се качува по дрвја и краде мали пилиња од гнезда на шарени папагали што зборуваат. Некои му умираа и тогаш плачеше. Со Еладан и Але ги закопуваа на тајно место.

Еладан го тешеше дека смртта е само мост до друго поубаво место и Солке полека се убеди во тоа. Одгледуваше едно папагалче од малецко веќе две години. Конечно после неколку неуспешни обиди научи како да се грижи за папагалче. Пред да го земе поминуваше саати и саати набљудувајќи како мајката постапува со младите и тоа однесување го копираше.

Го учеше да зборува и тоа папагалче му стана негов најдобар пријател. Го нарече Рас што значи Сокол. Солке сакаше да си замислува дека е мајстор на боречката вештина кој носи сокол на рамото а всушност беше дете со шарено папагалче на рамото. Солке го научи Рас да му слетува на рамото кога ќе му свирне. И тоа го постигна по советите на Еладан кој го советуваше секогаш кога ќе му побегне да свирка и да му нуди храна. И тоа успеа. Еладан го знаеше тој трик бидејќи тоа успеваше со кучињата во неговото родно село Јен.

Малиот Солке беше атракција кај другите деца со своето папагалче. Папагалот не размислуваше на ниво на човек но Солке со помош на Але и Еладан го истренира Рас да одговара на одредени прашања со одредени зборови што изгледаше многу чудно кога ја изведуваше својата точка на “разговарање со Рас” пред други. Кога децата му се чудеа и го прашуваа како му успева тоа тој само им одговараше:” Епа знаете птиците го сакаат сонцето.” На ова постарите се смееја. А Еладан и Але си намигнуваа неприметно... Еладан размислуваше за тоа како во јазикот на Караите немаше пцовки и навреди. Тие ценеа секаков живот.

Па не им беше логично човекот да се споредува со животно. Немаа оружја бидејќи не војуваа со никого. Нивните тела им беа оружја. А после толку време и Еладан стана еден од нив. А тие го прифатија бидејќи им дојде преку љубов. Зборот ѕвезда и зборот дете беа синоними во јазикот на Караите. Еладан и Але имаа љубов чиј плод беше уште една ѕвезда на небото. Уште едно Сонце.

„Волшебникот“

Але ги научи Солке и Еладан да нуркаат уште додека Солке беше мал. Им покажа некоја чудна техника на воздржување на здивот за подолго да се остане под вода. Техниката се состоеше во тоа да се диши длабоко некое време пред да се почне и на крајот да се земе еден долг длабок здив, да се нурне и да се чува здивот во образите најдолго што може а воедно и да се дујат и опуштаат образите додека се нурка без да се испушта воздухот до последниот момент.

Тоа беше еден вид на техника на продолжено подводно дишење. Секогаш кога нуркаа наоколу пливаа разнобојни мали рипки во сите бои на виножитото, а на тлото беа коралите, полжавите, школките и морските коњчиња кои се криеа меѓу растенијата кои го правеа дното на морскиот базен да изгледа како градина... одвреме навреме ќе се појавеше по некој рак поголем од оние кои можеа да се најдат закопани во песокот на плажите. Некогаш кога нуркаа далеку од брегот во близина се појавуваа и ајкули, но најчесто ајкулите беа уплашени од бројот на луѓето и не им се приближуваа, бидејќи Караите нуркаа групно во потрага по бисери или камчиња. А Еладан забележа на кој начин се справуваа Караите со овие морски кучиња- ако некоја ајкула се приближеше преблиску добиваше удар по носот и тоа ја тераше во бегство.

Подоцна му раскажаа дека ајкулите најмногу се ориентираат според мирисот и носот им е многу осетлива точка затоа и ако некој удреше некого со тупаница по нос во селото тоа го викаа “плашење на ајкулата”. Еладан често го носеше Солке да ги гледаат скокачите од селото. Скокачите беа селани кои ја совладале вештината на скокање од екстремни височини. Тоа беше величенствена гледка. Скокаа од карпи високи преку дваесет метри вртејќи се со салта и пирувети во воздухот и се натпреваруваа кој кје направи најмал плисок при контакт со водата. Но тоа воедно беше и опасна и смртоносна активност, бидејќи ако не се влезеше во водата на правилен начин и со исправено тело последиците ќе беа исти како да удрил скокачот во бетон а не во вода. Еладан го предупреди Солке за тоа и не му дозволуваше да се приближува до ивицата...

“Солке не се приближувај премногу до ивицата и не гледај надолу, големите височини имаат такво зашеметувачко дејство на умот што самиот понор ќе те повлече надолу ако се загледаш убаво. Запамети го тоа.”

“Примено на знаење Татко.”-му одговори Солке со сериозен израз. Еладан подоцна сфати дека таа фраза Солке ја беше научил од постарите кои го учеа за правилата и боречките вештини. Солке сега веќе беше младич, скоро маж. Млад Караи воин.

Владееше некоја чудна дисциплина кај Караите. Созреваа многу порано од децата од каде што доаѓаше Еладан. Беа свесни за нивната смртност но беа тренирани да не мислат на смртта. Сериозноста им доаѓаше како предзнак на знаење а не на страв. Кога Солке наполни петнаесет години стана маж по стандардите на Караите.

Беше и еден од малкуте млади кои го достигнаа нивото на мајстор во боречките вештини. Тестот што го положи за да го добие тој чин беше да се бори со десет противници одеднаш и тоа со врзани очи. Целта беше да секој од противниците да падне на грб, а Солке да остане да стои. Солке ги користеше другите сетила, пред се слухот, па мирисот и допирот за да ги лоцира противниците и да ги употреби техниките и комбинациите на самоодбрана кои ги вежбаше откако знаеше за себе. Техниката му беше совршена и штом ја отпушти тој течеше низ неа како река низ планина, движењата му беа рефлексни брзи и отсечни и напоредно се слеваа во нови комбинации на непрекидно движење- се тркалаше, се превртуваше и избегнуваше удари како да игра некаков танц, воедно делеше удари, чистења и правеше се можно да ги совлада противниците кои со викање го напаѓаа.

Кога го буткаа се начекуваше на раце и правејќи премет се отфрлаше во напади со нозе во скок. Во секој удар со нога го внесуваше и колкот, во секој удар со рака ги внесуваше и колкот и рамото и секој удар ја наоѓаше посакуваната цел, дали тоа беше аркадата, носот, плексусот или нозете на напаѓачите... важно беше “реката да тече низ планината” без да застане.

Солке се движеше како ураган, беше премногу брз и премногу моќен за да биде сопрен лесно, затоа и на десетте напаѓачи не им успеа да го сопрат. На крајот од тестот во кругот единствено тој остана да стои. Го тргна превезот од очите климна со главата накај постарите, слушајќи ги навивањата и радувањата на Караите кои гледаа се насмевна со пријатна насмевка, не беше ниту задишан ниту уморен, едноставно изгледаше како секогаш-“светол како сонце”-како што го опишуваше мајка му.

Остана уште едно нешто Солке требаше да одговори на едно прашање од советот на постарите. Прашањето гласеше: “Што е најбрзо на светот, дали птиците што летаат на небото, козата што трча по планините или човекот кој мирува?” Солке отсечно одговори: “Човекот кој мирува. Затоа што тогаш размислува. А мислата е најбрзото нешто на светот. Побрза е и од самата светлина.”-така Солке стана мајстор и учител. Еладан беше горд на својот син. Не му се веруваше за колку кратко време порасна тоа мало палаво дете. Поминаа петнаесет години откако беше бебе а Еладан како да прежали за тоа што толку многу време летна со голема брзина.

Солке почна да ги подучува децата во селото. Беше благ со нив но владееше со неприкосновена сериозност и авторитет, секогаш кога ќе им се приближеше на децата тие замолчуваа очекувајќи да им даде задачи, вежби или едноставно да им зборува. Тој новодобиен авторитет се повеќе ги привлекуваше младите девојки но Солке не сакаше да се жени.

Посебно откако татко му му објасни како се прават деца и зошто настануваат. Имаше други планови... сакаше да го види светот надвор од островот. Сакаше да ги разгледа чудата за кои зборуваше татко му, големите “куќи од камен”, патиштата, градовите, различните луѓе од кои доаѓа татко му, едноставно сакаше да го види светот надвор од неговиот свет. Еладан

бесполезно го убедуваше дека нема што да види таму надвор и дека ова место е како оаза во пустина, и дека “таму” може да најде само нешто што ќе го разочара но Солке беше сигурен во својата намера.

“Татко овој украс... – покажа кон медаљонот на ќерката на љубовта што Еладан го носеше на градите подарокот што му го подари Лера-“видов нешто што светка исто како ова во потопениот голем чамец додека нуркав крај гребенот…”

“Злато -така се вика тој метал, многу е вреден во надворешниот свет. Овде не вреди ништо. Неможеш да го јадеш, неможеш да го пиеш. Само е убав за гледање. Покажи ми каде си видел злато.”

Солке го однесе Еладан на местото каде се беше насукал некој голем брод пред којзнае колку време, дрвото беше во распаѓање и со нуркање таткото и синот дојдоа до просторијата каде имаше скршен ковчег од кој блескаа златници. За жал имаше и остатоци од човечки лешови на луѓе кои се удавиле кога се насукал бродот но беа распаднати до скелети. Некои имаа оклоп некои имаа и кратки мечови од бел челик што не р’ѓосува на крајот од држачот имаа бодеж кој штрчеше од држката во иста линија со сечивото.

Еладан зема еден златник и еден од кратките мечови и му покажа на Солке со рака да земе и тој еден меч. Следниот ден се вратија со повеќе луѓе и го извадија сето злато што лежеше во трупот на стариот брод. Тоа беше макотрпна работа, но на крајот од денот секој од Караите имаше по неколку златници во рацете дури и децата добија дел од златото. Еладан ги наостри двата меча еден од друг и конечно после толку години ја избричи долгата густа брада, и ја скрати долгата коса. Мечовите ги постави вкрстени на еден од ѕидовите од стебла на својата куќа да стојат како украс на некое минато време, го потсетуваа на ковачкиот занает, на Когеф, на Лера, на Иштар... го потсетуваа на тоа од каде доаѓа... на неговиот пат од полошо кон подобро. Го потсетуваа на тоа што бил и на тоа што не сака пак да биде. Еладан се преобрати со годините, не веруваше во убивање и беше против убивање на луѓе.

Караите го воведоа во вистинската вредност на човечкиот живот- Начинот на живеење во хармонија со околината. Можеби беа на примитивно ниво од некое гледиште, но според Еладан тие беа на врвот од развитокот на човекот. Понекогаш сурови и агресивни, но никогаш до граница на смрт, никогаш без потреба.

Агресијата и насилството што го покажуваа не беше непријателско туку беше чисто празнење на животинските нагони сплотено со контрола. Сите го почитуваа редот што го беа воспоставиле нивните предци, не од страв од казна туку од високото чувство на моралност и почитување на се’ што е живо. И како природата да ги наградуваше никогаш не патеа од никаква болест.

Секое семејство ги остави златниците во куќите, сметаа дека таа чудна материја носи среќа. Но Еладан знаеше дека златото можеше само да донесе невоља ако некој друг дојдеше на ова место...

Не помина ни година кога неговиот најголем страв се оствари. Таа вечер беснееше пороен дожд и морето беше крајно немирно. Големи бранови се издигаа и патуваа од хоризонтот кон брегот. Имаше силен ветер што ги нишаше и најцврстите дрвја и насекаде летаа огромни листови од шумските растенија. Сите Караи седеа затворени во своите куќи, а децата беа уплашени.

Еладан имаше лошо предчувство и неможеше цела ноќ да заспие. Но некаде во текот на ноќта бурата стивна и ветерот го снема. Следното утро кога уште почнуваше да оживува и да се буди селото, едно момче дотрча од брегот раскажувајќи дека на брегот има огромен

чамец. Еладан ги склопи очите и ја наведна главата.

Ги собра сите селани и им објасни дека ако откријат дека поседуваат злато може да паднат во опасност и дека може поради тоа да има конфликт со дојденците. Еладан ги собра сите луѓе од селото и заедно отидоа да го видат “големиот чамец”.

Кога пристигнаа на местото дури и Еладан се зачуди од гледката. Бродот беше огромен и не беше направен од дрво туку беше целиот метален и немаше ниту весла од страните ниту јарбол со платно, не личеше на ниеден брод што некогаш го видел. Караите се доближија до бродот и почнаа да го допираат со рацете чудејќи се на металот, Еладан им зборуваше за таа материја и за начинот на кој се добива со преработка на извадени количини од рудници,но тие немаа соодветни зборови за некои работи што им ги опишуваше, па затоа ретко кој го разбираше потполно иако тој се трудеше да објасни и опише за што раскажува најдобро што можеше.

Наеднаш се случи нешто многу чудно. Се слушнаа чекори по палубата на бродот и се појави еден стар човек со бела рамна долга коса, мустаќи и долга брада. На главата носеше некаква тенка метална круна и беше облечен во светло сина тога, со истобојна наметка на рамењата, тогата му се спушташе до стопалата и потсетуваше на фустан, ракавите беа широки и му ги покриваа дланките целосно.

Човекот имаше густи веѓи и црвени очи. Помеѓу Караите завладеа тишина. Старецот ги спои дланките и ги затвори очите. Во тој момент како да се забавило времето и како да не владееја законите на природата, старецот полека се одлепи од тлото под себе и почна да левитира во место, како да прави забавен скок полека со лебдење се спушти на плажата. Караите вклучувајќи го и Еладан беа вчудоневидени и стаписани, првпат видоа нешто што само го слушаа во приказни. Бидејќи Караите немаа водач немаше кој да истапи пред нив, Еладан претпоставуваше дека старецот попрво ќе го разбере неговиот јазик одошто јазикот на Караите и затоа прв му посака добредојде:

“Добродојдовте на островот на Караите. Ве пречекуваме како пријатели и ви го нудиме нашето добредојде.”

Старецот ги затвори очите и ја допре круната на главата за момент-на раката имаше метална ракавица со шилци на врвовите од прстите. Кога ги отвори очите повторно на лицето му се отцрта блага насмевка.

“Добро ве најдовме. Доаѓаме во мир. Вашиот јазик и акцент е оној што го користат луѓето во Иштар. А гледам и дека го носите знакот на ќерката на божицата. Јас сум Галар Ер Кал висок волшебник од редот на Раталот-божествениот коњ.”

“Моето име е Еладан, ова е мојата жена Але и мојот син Солке. Вистина е дека имам живеено во Иштар неколку години. Овие луѓе се Караите кои сега се мој народ и семејство.”

“Вие сте водачот?”-праша Галар волшебникот.

“Не, немаме водач, овде сите луѓе се слободни и секој е свој господар…”

“…Како што треба и секаде да биде.”-стариот вошебник со насмевка му ја надополни реченицата.

На Еладан му олесна бидејќи изгледа дека Караите стекнаа добронамерни пријатели. Го покани Галар и неговата посада да дојдат во селото за подобро да се запознаат.

Галар Ер Кал ја доближи подлактицата кон усните и кажа неколку збора на некој непознат јазик за Еладан, и од бродот се симнаа околу десетина млади луѓе во долги светло

сини наметки со метални шлемови со перјаници од бела коњска грива. Беа наоружани со мечови на појасот и под наметката беа во тенок сјаен метален оклоп. Караите им се доближија без страв и почнаа да се обидуваат да комуницираат со нив. Така среќни поради своите гости ги донесоа во нивната населба и ги нагостија изнесувајќи полно храна, и почна веселбата каде Караите ги покажуваа своите вештини со цел да се забавуваат гостите.

Полека гостите се опуштија и на големо изненадување на Караите почнаа да зборуваат на нивниот јазик како отсекогаш да го знаеле. Галар им објасни дека со помош на магиската моќ што ја поседува го направил и тоа чудо.

Еладан беше скептичен иако беше изненаден. Магијата за него само постоеше во приказните... но сега го гледаше нејзиното дејство пред себе. Десетината следбеници на волшебникот заинтересирано разговараа со Караите особено со постарите поставувајќи им прашања за нивното минато и обичаи и одвреме на време погледнуваа во алките на подлактицата допирајќи ги со прстите.

Еладан седна до волшебникот Галар, беше полн со прашања кои волшебникот му ги одговараше со голем ентузијазам.

“Сте биле ли во Иштар. Поминаа скоро осумнаесет години одкако го напуштив. Можете ли да ми кажете што се случува таму?”- го праша лубопитно.

“Да токму сега од таму доаѓаме. Бевме таму со единствена цел. Бевме да земеме гранки од “Дрвото на животот”. Градот е многу променет одкако го откривме пред седум години. Иштар е слободен од власта на Ухралите иако голем дел од нив сеуште живеат таму. Ги истеравме нивните војници од тој град кога дознавме за ужасите кои ги правеле. Но најужасното беше што го исекле дрвото на животот. Сега лежи како трупец на плажите покрај пристаништето но сеуште е живо. Како и да е му помагаме на Иштар да се доближи до нашиот начин на живеење. Ние доаѓаме од “центарот на светот” така сакаме да го нарекуваме нашиот Капитол Заромонд. Тоа е огромен град кој се шири на голема територија и има неколку милиони жители. Заромонд е центарот на трговија, на технологија и наука на оваа планета. Само незнам како сте успеале да стасате од Иштар до тука. Ова е доста изолиран остров и има огромно растојание помеѓу тука и Иштар.”

“Бев на брод кој носеше робови и злато украдени од мојата земја. Но на моја среќа бродот беше нападнат од пирати и во метежот успеав да избегам... “-Еладан му ја раскажа целата приказна за тоа како дошол на островот на Караите.

“Па јасно ми е... веројатно тој брод ве носел накај престолнината на Ухралите. Таа е на југ од вашата земја а Заромонд е на југо-исток. Сите луѓе што чекорат на оваа планета потекнуваат од југоисток од континентот на кој е Заромонд. Таму првпат се населиле нашите предци.”-почна да раскажува Галар-волшебникот. Но волшеникот повеќе го привлече вниманието на Солке кој будно го следеше додека разговараше со татко му.

“А како дојде до тоа да застанете овде?”-праша Еладан.

“Па главно поради бурата што не зафати вчера. Не очекувавме дека ова место е населено бидејќи е многу изолирано од било која човечка населба. Но еве на наше и ваше изненадување тука сме.”

“Но вашиот брод не е како никој брод што досега сум го видел...како се движи?”-се интересираше Еладан.

“Има систем на машини- мотори што користат вода како гориво и подводни пропелери кои вртат со огромна сила.”-волшебникот ја заврши реченицата и забележа дека неколку од

островјаните ставаат суви гранки на средината од кругот околу кој седеа. Галар се стана и се приближи до гранките, им рече да се тргнат на луѓето понастрана...полека ги спои дланките една врз друга изговори неколку зборови како да си зборува самиот на себе, ги крена рацете над главата и полека ги рашири дланките -во рацете му гореше огнена топка, ги исправи рацете накај гранките а топката полета накај местото и одеднаш сувите гранки блеснаа во голем пламен кој ја осветлуваше ноќта.

Еден од постарите Караи се доближи, зема едно запалено гранче од огништето го крена во рацете имитирајќи го волшебникот, го скри стапчето и потоа го извади во дланките така да се гледа само пламенот и го фрли во друг куп гранки кој полека се разгори. Потоа полека се сврте кон високиот волшебник Галар Ел Кар и му се обрати: “и Караите ја знаат суштината на магијата” потенцирајќи го зборот магија му намигна на Галар и предизвика смеење кај сите присутни.

“Како можете да ги правите овие чудесни работи?”-љубопитно праша Солке а Рас неговиот папагал кој сега беше на неговото рамо само механички повтори по него”...чудесни работи...”. Еладан на тоа се насмевна но Але го следеше разговорот со сериозен поглед и некаква тага во очите.

“Исто како што зборува твојата птица...некој тоа би го нарекол магија...со вежба, вистински услови, знаење и опрема магијата се создава како вид на илузија помеѓу оние што можат да си ја објаснат и оние што неможат. Нема ништо чудесно во тоа што го правам. Во Заромонд магијата е вообичаена појава.

Некои дури и студиозно ја проучуваат и стануваат волшебници како мене. Таа е помагало кое дава знаење и заштита од секакво зло. За жал има и такви кои се обидуваат да ја користат за свои цели со што наштетуваат на други а ние сме против нив.” –Галар со големо задоволство му ја објасни целата работа на Солке.

Но Солке беше полн со прашања, имаше огромен интерес за светот надвор од островот. Прашуваше за градот Заромонд, за историјата за луѓето таму и се друго што го интересираше. Дури и праша дали би сакале да го однесат таму бидејќи одсекогаш сакал да отпатува до некое ново место. Тогаш Еладан и Але се погледнаа и Еладан виде дека на Але и се насолзиле очите. Але предчуствуваше дека Солке ќе посака такво нешто. Уште повеќе се растажи кога волшебникот се согласи да го префрли до Заромонд. Але се уплаши дека Солке ќе замине и дека никогаш повеќе нема да го види својот син. Кога гостите се повлекоа да преспијат во својот брод на брегот, Еладан, Але и Солке разговараа за одлуката на Солке да замине со тие луѓе.

Солке не можеше да се премисли иако Еладан се обидуваше да го предупреди дека видел многу места и дека Солке би напуштил вистински рај на земјата ако ги напушти Караите, но Солке не сакаше да чуе. Але плачеше и Солке и вети дека ќе се врати и ја тешеше мајка си да не плаче... Кога Еладан предложи да појдат сите тројца заедно и да почнат нов живот Але само рече дека нејзиното место е тука и им ја кажа радосната вест дека е повторно бремена и не е во состојба да патува. Направија план Еладан да го придружува Солке. Којзнае што се можеше да му се случи на еден островјанин во некој центар на непозната цивилизација...

Еладан барем ќе биде со него, да го подучи како да постапува во тој свет. Еладан ги спреми златниците што ги имаа и беше спремен за пат. Солке го пушти својот папагал Рас на

слобода. И така по неколку дена високиот волшебник Галар Ер Кал кој лично и даде ветување на Але дека ќе и го врати синот дома, ги прими Еладан и Солке на својот метален брод, кој со полна брзина исплови кон колосалниот капитол на светот Заромонд.

Следното утро кога се разбуди Але си помисли дека Галар мора да е многу моќен волшебник –впрочем за неколку дена направи да исчезнат нејзиниот маж и нејзиниот син, иако беше тажна се насмевна на таа мисла.

„Сонце во Зенитот“

Патувањето со металниот брод беше повеќе од пријатно. Еладан и Солке поминаа неколку дена во разговори со луѓето од Заромонд. Кабините во внатрешноста на бродот беа со звучна изолација такашто неможеше да се чуе руењето на моторите кои користеа само вода како гориво- а вода имаше во изобилство. Капаците од кружните прозорци често стоеа затворени затоа што кога се гледаше низ нив само се приметуваа заматени фигури на подводни животни и растенија кои пролетуваат пред погледот со голема брзина.

Галар раскажуваше за Заромонд и за неговата функција како еден од високите волшебници на Редот на Раталот-божествениот коњ. Наводно Галар Ер Кал држел функција на професор на Универзитетот за Волшебници, но според неговите зборови патот на волшебникот е пат проследен со многу стресови и секакви тестови на умот и душата и не беше за оние со слабо срце и мека волја. Солке се заинтересира за тоа училиште бидејќи гореше од желба да ја има моќта да прави чудесни и магични работи. Галар му објасни дека школувањето во Заромонд е бесплатно за било која струка да се определи човек и без разлика на која возраст е.

“Напредокот зависи од способностите на кандидатот.”-објаснуваше Галар.

Еладан за разлика од Солке имаше други планови. Сакаше да отвори своја ковачница и да прави ладно оружје и да го продава како сувенири. Тоа беше една вештина и занат кој го знаеше, се сети на зборовите на Когеф кој еднаш му рече:

” Човек секогаш треба да знае барем еден занает, што и да е само да знае да го работи добро, така секогаш ќе може да живее убаво.“

Еладан и Солке добија облека од најдобар квалитет како подарок од Галар. Тоа всушност беа резервни униформи на чуварите на редот на Раталот. Униформи со бледо сина боја со наметки на чиј грб со свилен конец имаше извезено бел крилат коњ со рогна челото кренат на две нозе. Материјалот на облеката беше пријатен и и дозволуваше на кожата да диши. Кога

Еладан се погледна во огледало по толку долги години едвај се препозна, виде сериозен човек со потемнета кожа од сонцето. Кога малку ги подзатвори очите ги препозна познатите црти на своето лице. Се насмевна. Насмевката го правеше да изгледа десетина години помлад, но како и да изгледаше секогаш се замислуваше дека изгледа така како што се памети сам себе во најдобро светло.

Солке порано се имаше огледувано во морската површина но тоа не беше исто како да се огледува во огледало, сепак не реагираше како дивљак.

Еладан се пошегува застанувајќи покрај него и гледајќи во огледалото...”Ги познаваш луѓево?” –а Солке возврати насмеан:

“ Па едниот личи на татко ми а другиот првпат го гледам во животот, ама и тој ми делува некако познато.”

Во Заромонд прстигнаа ноќе.

Градот од далеку изгледаше како рој од ѕвезди постелени по тлото.

Некои светилки беа толку високо и толку слични на ѕвезди што едвај се разликуваа од вистинските ѕвезди, единствената разлика беше тоа што беа помногубројни.

Беа вчудоневидени кога влегоа во градот- ако воошто можеше таа монструозност од население да се нарече град, таа “кошница за пчели”од луѓе беше огромна.

Ако се споредат Иштар и Заромонд и ако Заромонд го имаше статусот град, Иштар во споредба со него можеше да биде голем колку плевна во некое селце. Првиот впечаток што Еладан го доби за Заромонд беше впечатокот дека влегол во бајка.

Насекаде имаше огромни згради и дворци и илјадници светла. Патеките беа бели и осветлени со улични светилки, од страните на патеките имаше изобилство на зеленило и растеа разнобојни цвеќиња. А помеѓу луѓето питомо шетаа секакви животни што можеа да се сметаат за диви па некои дури и митски.

Имаше елени и срни со својот подмладок како пасат трева а малечки деца си играа со нив како да си играат со кучиња. Додека чекореа покрај нив помина некаков низок келав човек со жолтеникава кожа и коси очи облечен во портокалова тога а покрај него имаше две мали дечиња кои јаваа огромен црно бел тигар кој човекот го носеше под дебел ланец како да ќе има сила да го заузда ако се вознемири животното. Галар им објасни дека шилците на врвовите од некои згради се некакви направи кои емитираат илузии директно во умот на животните и им создаваат слика дека се во дивина, сугестии дека се нахранети и дека нема никаква опасност.

“Тоа е само уште едно чудо на технологијата.” На Еладан не му беа јасни сите зборови што ги употребуваше Галар а на Солке уште помалку но и двајцата несакајќи да го навредат домаќинот учтиво климаа со главите како да разбираат. Тогаш Еладан стана свесен дека и неговиот син почна да поприма дел од лицемерните навики кои природно доаѓаат чисто од потребата да не се испадне глупак и неук. Но тоа беше нормално и беше знак дека Солке знае да се снаоѓа со луѓето.

Над главите им светкаа бесшумни летала кои делуваа како комети кои паѓаат, ги имаше безброј и без престан летаа натаму-наваму без да направат никаков звук. Од некаде дојде пријатна музика- тоа беше група на улични свирачи на најразлични инструменти. Галар им рече да појдат со него и со неговите луѓе во правецот на музиката, кога пристигнаа пред оркестарот останаа кратко време да слушаат. Солке порано имаше чуено како пеат некои луѓе од неговиот народ, но никој никогаш не свиреше на никаков инструмент, Караите поради тоа што не убиваа животни никогаш немаа на располагање ни кожа за наједноставен тапан.

Како и да е Солке почна да се смешка и како детенце да дава ритам со прстот во вис уживајќи во музиката. Баш во тој негов занес Галар им се приближи на свирачите и со раката како да поминува низ тело на дух помина буквално низ главата на еден од свирачите. Свирачот не престанувајќи да свири само му запрети со прстот. А Галанд го повтори гестот неколкупати и секогаш ја имаше комплетно истата реакција од свирачот. “Ова се холограми, тоа се вештачки тридимензионални слики што се проектираат со помош на светлина од тлото. Овие луѓе што ги гледате се само снимка на вешто направена програма во централниот компјутер-тоа е огромна машина што врши илјадници функции...

Видовте и сами како потполно исто реагираше програмата кога некој ќе ја прекине емисијата на светлина секогаш ист резултат секогаш истото движење со прстот. Не се тоа духови тие се само оптичка илузија. Вид на ... магија што не е магија воопшто.

“Мајсторе Галар дали и вашата магија е зависна од овие машини и илузии.” – зачуден праша Солке.

“Да, иако магијата што може да ја произведе човекот повеќе зависи од силата на неговиот ум, но постојат и такви суштества кои можат да создаваат магија без помагала, со самото свое битие...за нив подоцна...овде сме во квартот на луѓето, а луѓето имаат доста чуда сами по себе, од нас се изродија многу раси преку вековите... но за тоа потоа. Сега предлагам да одиме на вечера во мојот дом каде очекувам да бидете мои гости неколку дена додека да се вклопите во начинот на живот во Заромонд.”

После толку многу години Еладан седна на трпеза каде служеа месо. Солке одбиваше да јаде месо бидејќи според неговите уверувања, со јадењето месо би ги подржувал убијците на животните. Тоа беше спротивно на неговото учење. Еладан изеде три цели кокошки, но не пиеше алкохол иако го имаше во изобилство.

Кога ја виде чашата вино се присети на дејството што го имаше алкохолот онаа вечер кога го сретна чудакот Џу-Гој во Иштар и не сакаше повторно да падне под дејството на таа течност што од тогаш ја нарече “течна дрога”.

Сепак се напи една чаша за да не го навреди нивниот домаќин, виното беше исклучително вкусно и густо. Инаку Галанд се шегуваше со својот помлад гостин на пријателски начин: “Зар растенијата не се живи. Зошто не јадеш месо да не водиш војна против растенијата?” –Солке само гордо и сериозно се бранеше со зборовите што му ги беа пренеле постарите:

“Растенијата се предодредени за јадење, плодовите од нив се божји благослов кој дава живот. Животните се наши браќа и сестри и треба да ги почитуваме како такви.”

А Галар само климаше иронично со главата и како волк со заби кинеше парчиња месо од реброто од кое капеше мрснотија. На таа сцена сите на трпезата почнаа да се смеат. Одеднаш Галар Ер Кал се сврте кон својата жена која беше стара пријатна госпоѓа и со сериозен израз на лицето и рече: Жено моја сакана и љубена штотуку дознав дека соработуваш со убијци бидејќи готвиш месо, според тоа ти си убиец и не сакам да имам ништо повеќе со тебе...туку кога ќе подразмислам... многу те сакам подај ми те молам уште едно парче месо.” Солке воопшто не се лутеше на овие шеги, впрочем понекогаш го гледаше и својот татко како јаде риби надвор од празникот и тоа подготвени на оган.

Сметаше дека секој следи своја патека во животот и дека не смее да окривува или да суди на некој друг што неговиот пат е спротивен или погрешен од негова гледна точка. Волшебникот со црвени очи се чинеше беше почовечен одошто изгледа на прв поглед. Таа вечер заспаа на длабоки и широки кревети. Кога Еладан ги затвори очите сонуваше дека до него е Але и дека е назад на островот на Караите, а Солке беше толку вчудоневиден и буквално магепсан од работите што ги виде што неколку часа зјапаше во темницата пред да заспие.

Галар ги научи како да го користат тоалетот и сите хигиенски средства. Ги упати во начинот на живот и им даде листа на луѓе на кои би се обратиле за најразлични работи. Испадна дека златото што го понесоа треба да се стави во трезорот на банката каде им се имплементираа поткожни чипови кај вените во раката и на челото кои ги означуваа парите кои ги имаат. Такви беа правилата бидејќи секој што тргуваше во Заромонд тргуваше со помошта на тие чипови, доволно беа само две работи- вербален договор и ракување(со цел да се спојат чиповите на двајца различни луѓе и да се префрлат парите од една сметка на друга) и долгот беше платен во точен износ.

Чиповите имаа сериски број кој почнуваше со цифрите 666 и таа серија беше толку успешна што со векови фунционираше како најдобра. Еладан откупи еден простор каде

имаше услови за правење ковачница, а Солке воопшто не го ни интересираа плановите на неговиот татко туку почна да посетува настава во училиштето за општо образование.

Повторно Еладан учеше нов јазик и тоа му одеше лесно, бидејќи ја прораборе ковачницата и ја нарече "Антиквитети од Северот" според советот на Галар Ер Кал, секојдневно среќаваше луѓе кои му нарачуваа секакви метални предмети што спаѓаа во древно оружје. Уживаше во работата но му недостигаше неговата жена. Помина околу половина година откако дојдоа а Солке дотогаш доби некое основно образование.

Често го посетуваа Галар и често го канеа на гости. Една вечер Еладан и Галар разговараа нешто тајно и нечујно и го спомнаа Солке мислеќи дека е задлабочен во читањето но тој ги сепак ги слушна. "Што и да беше тоа" –си рече Солке –" сигурно е нешто за добро, ако некому верувам тоа е сигурно мојот татко." Неможеше ни да претпостави што беше нивниот план. Истата вечер Еладан го однесе Солке во некоја отмена куќа полна со прекрасни жени. Еладан се ракуваше со газдарицата на куќата со насмевка а таа само плесна со рацете и Солке го опколија околу педесетина прекрасни жени. Сите беа насмеани и сите зјапаа во него како да е колаче кое плаче да биде изедено. Еладан само му рече:

"Платив да одбереш две- се надевам ќе ти бидат доста." Солке само одговори на јазикот на Караите: "Ама татко јас сеуште не сакам да се женам.

И кога ќе се оженам ќе одберам само една." Еладан се насмевна и му возврати на мајчиниот јазик.

"Не се жениш глупчо, ова е куќа што нуди... услуги... ако ме разбираш... имаш време до зори..." токму во моментот кога Солке помисли дека и татко му ќе се качи во некоја соба со две девојќи под рака Еладан како да му ги прочита мислите го извади бисерот што му го даде Але го бакна и со свиркање излезе низ вратата од јавната куќа. На патот назад си рече во себе како да е тука Солке: "Синко вечерва научи лекција за љубовта и верноста, но има и други лекции што ќе ти биде задоволство да ги научиш и повториш, кои нема да ги заборавиш цел живот."

Галар сметаше дека е време да се тестира Солке дали е способен да стане еден од учениците во Универзитетот за Волшебници. Галар Ер Кал посочи на тоа дека не смее да открие никакви тајни за тоа од што се состои тестирањето, но посочи на тоа дека многумина кои се обиделе да го поминат "искушението" излегле како умствено болни со тешки последици како кошмари, привиденија и стравови кои ги носеле со себе а не ги победиле дотогаш. Но Солке беше трениран од своето раѓање да биде ослободен од страв. Еладан му влеа таква верба во господ што тој никогаш не би се откажал од самата љубов која господ ја преставува. Имаше цврст систем на уверувања и верувања кои му дојдоа природно а умот му беше насочен како ласер и буден како був во ноќните часови. Солке беше маж. Имаше околу осумнаесет години и сам одлучуваше за ризиците што ги превзема. Галар само скришно му кажа на Еладан дека во Солке гледа голем потенцијал за успех.

Солке не знаеше што го чека, но беше сигурен дека можеше да се справи со секаво "искушение". Дојде и денот на приемното тестирање. Солке беше замолен од една девојка во униформа прво да почека, чекаше неколку часа во ходникот, немаше никого наоколу па седна на подот со скрстени нозе и се одмараше медитирајќи.

По неколку часа истата млада дама му рече да влезе во една голема затемнета просторија и му даде до знаење дека тестирањето е започнато од моментот кога ќе влезе внатре. Солке влезе со бешумни чекори и дишеше без да испушта звук, така можеше подобро да слуша. Всушност тоа беше начинот на кој секогаш се движеше. За момент фати глас кој рече нешто

како : пушти ја програмата... –Солке се насмевна, така и претпоставуваше.Тестот е компјутерска прогама, илузија.

Со тоа можеше да се справи. Од голема далечина почна да се слуша некаков шум, шумот полека се претвори во тропкање, тропкањето во удари, ударите во трчање од копита, одеднаш од мракот како од никаде блесна црвена светлина, Солке фокусираше со погледот и виде дека тоа што трча накај него е огромен рогат демон прекриен со црвен пламен спремен да го прегази. Знаеше дека е илузија и затоа не се ни помрдна од местото. Демонот му се приближи лице в лице и намрштен го гледаше Солке, отпрвин помисли дека е некаков холограм како свирачите, но му го чувствуваше здивот...

Демонот се насмевна со неговата болна извитоперена насмевка.

”Што е козле сакаш да добиеш една меѓу рогови?”-му рече Солке како да игра деттска игра.

“Се плашиш Солке?” –му рече на јазикот на караите со перфектен акцент. Солке немаше страв едноставно се обидуваше да ја одгатне загатката зад сето ова. Се сети на белиот тигар и објаснувањето на Галар дека им се испраќаат илузии на животните за да се однесуваат мирно, зошто тоа не би го правеле и со луѓето? Заклучи дека тоа е случајот и дека оваа борба со овој демон е борбата со демонот што го носи во неговиот ум. А штом е работата во неговиот ум тој и само тој е тука господар. “Солке пријателе дали си помислил дека случајно си овде?” –му се обрати демонот. “Јас те донесов овде по моја волја. Да ти ја откријам вистината. Никој не те сака Солке. Ни твојот тактко ни твојата мајка ниту курвите со кои општеше а викаа “те сакам, те сакам...” ниту пријателите ниту твоите ха-ха нови пријатели како Галар Ер Кал -мојот верен слуга што те испорача овде... кај мене”-продолжи демонот-“како би го опишал зборот љубов, како топлина? Како оган? Пеколот е вечно место на вечна љубов која гори јасно и светло во неговата празна темнина, дојди со мене и ќе ти го покажам вистинското уживање... вистинскиот рај- вистинскиот светол пламен. Веќе го носиш мојот знак на десната рака и на челото. 666-бројот на горењето. Веќе си обележан. Сонцето гори јасно. Без него неможе ништо да живее, без него... без оганот на пеколот -на вистинската љубов ти си ништо, ништо...”

“А сепак еве сум пред тебе.” – го пресече Солке.

“Дали си тоа ти или само друга моја верзија?”- одговори ѓаволот. Од тој момент демонот не зборуваше. Стоеја лице во лице се додека Солке не примети дека во истиот момент трепкаат и во истиот момент дишат. Ја помрдна главата вилицата и одеднаш се фати за лицето. Солке сега зјапаше во рамно огледало и се огледуваше, но сега тој го беше попримил ликот на демонот што го заведуваше.

Сфати дека сакаат да го збунат да го натераат да се посомнева во својот идентитет да заборави кој е, да помисли дека е некој демон предодреден да гори во пеколот и да се препушти на лудилото. Но Солке само ги затвори очите и отпатува назад кон себе, дури и да сакаше не можеше да заборави. Неможеше да ги заборави зборовите на својот татко. Потоа мирно изговори... Јас сум Солке син на Еладан –оној кој го победува ѓаволот и син на Але-бисерот од длабочините и добро ги памтам нивните зборови. Јас немам моќ над тебе но знам еден кој има. Солке ги спои рацете во молитва и повтори трипати гласно: “Господе избави ме од ова лудило”,

“Господе избави ме од ова лудило”, “Господе избави ме од ова лудило” на третиот пат му се разбистри умот и телото му се опушти од укоченоста... конечно меката бела светлина на сонцето сјаеше во неговите очи, се освести зјапајќи во сонцето.

Го прекина еден познат глас.

“Виде?” –тоа беше гласот на Галар Ер Кал. Старецот со црвени очи седеше во високите престоли заедно со други волшебници кои го формираа советот.

“Досега само верував но денес видов... тој лично ме спаси, тоа само ја засилува мојата верба.” –одговори Солке.

“Добредојде во редот на волшебниците на Ратарот-божественниот коњ. Од утре почнува твоето школување. Тестот на “искушувањето” е завршен.”

Солке само климна со главата на истиот начин на кој ги поздрави постарите кога го доби чинот на учител и мајстор на боречката вештина на Караите.

Тогаш и се присети на тоа дека најбрзото нешто е мислата. А добрите мисли го спасија од лудило. По тестирањето Солке беше физички и психички изнемоштен. Го преспа скоро целиот ден. Вечерта се разбуди и му раскажа на Еладан се’ што доживеа. Еладан го ислуша и му рече:

“Секое лошо е за свое добро. На пример да не го убиев Ухралот што сакаше да ја силува мојата роднина Рина немаше да избегам од моето родно село Јен, ако не го сторев тоа немаше да стигнам до Иштар, да не стигнев до Иштар немаше сега да го знам ковачкиот занает, да не бев заробен во ропство немаше никогаш да ја запознаам мајка ти. Така што секое лошо носи свое добро. Денешниов ден извече голема поука што само сам можеше да ја одгатнеш. Гледај на тоа како удар што те прави посилен... тука-Еладан со два прста си ја допре главата.”-му намигна и му климна со главата на Солке. “Спиј и ич без гајле”-со таа фраза Еладан го заврши својот говор. Од тој ден натаму Солке не само што цврсто веруваше туку и знаеше дека господ е со него секогаш и секаде. Господовата љубов го спаси. Сега беше време тој да возврати со труд.

На првиот ден во амфитеатарот до него седна еден млад човек на негови години со избричена глава и темна кафена кожа. Беше облечен во портокалово и делуваше пријателски, смешкајќи се и покажувајќи ги своите бели како бисер заби. Беше малку повисок од Солке а Солке беше прилично висок, висината ја наследи од Еладан. Црниот човек му се престави на Солке како Тилак. Му објасни дека е во редот на шаолинските свештеници будисти, тоа биле свешетеници кои пред илјадници години живееле во дивина и носеле светла облека и измислиле сосема своја боречка вештина имитирајќи ги животните во природата.

Поимот шаолин во превод од некој прастар јазик значи “мала шума”. Солке беше радосен што од првиот ден сретна пријател што му одговара во интересот. Му објасни за своето минато и изрази желба да ги разменат знаењата за физичката борба. Наместо да разменат знаење разменија толку удари што двајцата носеа модрици неколку недели. Но никој не му признаваше на другиот.

Заклучија дека се еднакви, иако потајно секој за себе сметаше дека е подобар, ама така размислуваат младите умови. Се ставаат себеси пред се’. Поминаа неколку месеци учење, Солке учеше од најразлични теми од математиката, физиката, астрономијата, литературата, уметноста и секакви други области. Се изненади од тоа до каде дошле човековите достигнувања и беше благодарен што ја има шансата да живее во време кога се достапни толку знаења.

Најинтересната лекција што му остави голем впечаток на Солке беше приказната за историјата на човечкиот род. Имаше толку информации што во целост ја разбираше. Вака тој му ја прераскажа на Еладан:

“Луѓето настанале преку процес научно наречен еволуција, иако некои ја порекнуваат

според своето верување, еволуцијата тврди дека потекнуваме од заеднички предок со мајмунот.

Се шпекулира дека некоја друга раса го забрзала процесот кон човек но не се знае. Колку што дознав планетата која ја паметат луѓето како прва на која живееле е планетата наречена Земја. Но луѓето лошо постапувале со неа, ја пренаселиле и ги истрошиле природните ресурси до тој степен што морало да се напушти планетата.

Направиле неколку огромни вселенски бродови во кој имало складирано примероци во вид на влакна, нокти или коска што носеле дна нишки од сите дотогаш познати форми на живот. Тие ДНК(деоксирибонукленска киселина) нишки преставуваат генетски код специфичен не само за родот и видот на суштеството туку и за самото суштество како единка. Тие примероци служеле за клонирање и повторно создавање на животни и растенија.

Луѓето кои патувале со бродовите биле од различни раси и потекла -во секој брод се' поизмешани но распледелени подеднакво. И сите бродови тргнале во различни правци да ја бараат својата среќа, барајќи нова планета слична на Земјата. Од почеток постоел план да се тераформира некоја планета, тоест да се направи иста како Земјата, но тој план пропаднал поради недостигот на време.

Луѓето во бродовите живееле со векови менувајќи нови и нови генерации кои се тренирале за опстанок на бродот. Така и преживеале патувањето низ вакумот на вселената. Бродот од кој потекнуваме ние наречен "Ангелот" патувал со брзина приближна до брзината на светлината, но луѓето одамна откриле дека брзината на светлината е најбрза брзина со која може било што да патува... и покрај тоа растојанието што "Ангелот" го преминал било огромно. Оваа планета е наречена Земја-Седум.

Трипати е поголема од оригиналната земја и месечината и е скоро колку Земјата. На нашата месечина првпат е извршен процесот на тераформирање затоа од едната страна е зелена а од другата сина, сината е покриена со огромни океани каде живеат секакви морски животни но китовите доминираат, а на нејзината зелена страна сега живеат џиновски животни наречени диносауруси.

Клонирани се од скелети-фосили најдени во далечното минато. Тие суштевства ја населувале оригиналната планета Земја пред луѓето, хипотезата гласи дека изумреле поради ударот на огромен метеор кој ја пореметил климата, а има и друго мислење дека подлегнале на својата маса што и не е толку логично, третата опција е дека еволуирале во птици. Како и да е оставени се на месечината како експеримент да се открие дали со време ќе еволуираат во нешто интелегентно.

Но се работи за долг временски период и времето ќе покаже. Сега луѓето во Заромонд живеат заедно со генетски изменети луѓе кои подлегнале на за нивна среќа успешни обиди за достигање на она што се величи како божествено. Заромонд е центарот на цивилизацијата на оваа планета, сите други градови и населби се направени од луѓе на кои не им се допаѓал модерниот начин на живеење, луѓе кои верувале дека минатото е идинината. Но сепак не е така, се оди напред во развитокот. Дури има и успешни генетски модификации за продолжување на животот. Нели сфаќаш татко живееме во време кога човечките некогашни соништа се претворени во реалност... единствениот неуспех е обидот да се создаде вештачка интелегенција со помош на комјутерите. Создадени се програми кои го имитираат живото суштество, но не се живи во смисла на самосвест и себеспознание. Како и да е тоа е накратко историјата на човештвото досега..."

“Ахам интересно ... ај сега подај ми ги клештите...” –му одговори Еладан со широка насмевка на исцрнетото лице.

“Си остарел...”-му возврати Солке. “Од работа...” –Еладан се згрбави

имитирајќи старец.

“А каде се наоѓа сега тој свеленски брод “Ангелот”? “

“На периферијата од Заромонд -сега служи како музеј, иако ни кажаа дека е сеуште фунционален. Рекоа дека ќе одиме таму за специјално предавање но не ни кажаа кога точно ќе биде тоа.”-му одговори Солке.

“Значи дојдени сме од далеку и сме патувале помеѓу ѕвездите. Еднаш во Иштар читав една книга што зборуваше за такви патувања, но мислев дека тоа биле само патувања на умот низ фантазијата на писателот. А што се случило со другите бродови што заминале од оригиналната Земја? “-рече Еладан.

“Незнам. Но ќе прашам.”

Солке имаше обичај да поставува многу прашања на предавањата. Сакаше се да му се објасни за да го сфати целосно и во детали. Беше љубопитен по природа. Собираше информации и нови знаења за природата на работите.

Тоа го привлекуваше вниманието на неговите соученици посебно на девојките. Солке беше ладен кон нив, како што го научи Еладан и имаше неколку “романси” со некои од идните волшебнички но никогаш не даваше сериозно внимане на тие доживувања. За разлика од него неговиот пријател Тилак имаше земено завет на целибат.

Иако многу девојки го посакуваа успеваше да им одолее на секоја од нив. Неговото верување беше дека кога мажот го исфрла семето ја исфрла сопствената животна енергија а неговата цел беше да има што повеќе енергија за подолг и попродуктивен живот. Попусто Солке се обидуваше да го разубеди својот пријател Тилак дека тоа “неповратно губење на животната енергија” вреди да се направи. Во еден таков разговор Тилак му предложи на Солке да дојде со него да го разгледа шаолинскиот будистички храм во кој тој живееше за подобро да го разбере.

Храмот беше огромен, опкружен со градини и вештачки направени мали рекички со мостчиња. Кога се приближија до портата се слушна гласно пеење кое доаѓаше од цел хор на луѓе. Внатре имаше запалено илјадници свеќи и луѓето облечени во портокалово пееја пред огромна позлатена статуа со ликот на Буда.

Солке дозна од Тилак дека Буда бил некој принц кој растел без да види болни или стари луѓе се додека не станал возрасен, кога ги видел сакал да проникне во причината за страдањето на луѓето, заминувајќи од својата палата станал испосник и по многу години достигнал просветлување и станал Буда или “Разбудениот”. Статуата на Буда одсликуваше дебел, келав човек. Солке лично сметаше дека е глупаво да се следи учењето на некој си богат принц што си играл Господ, но исто така дозна од Тилак дека и будистите не јадат животни и се против убивање, тоа малку го натера да се помисли дека учењето на Караите потекнува од ова учење.

Но причините за таа пракса на будистите беше различна. Тие не јадеа месо поради тоа што веруваа дека кога умира човекот се реинкарнира –односно неговата душа се сели во животинско тело, се додека не ја постигне балансираната карма или судбина. Кога овие

работи му ги раскажа на татко му, Еладан повторно по кој знае кој пат се потсети на блебетањата на Џу-Гој и едноставно го посоветува син му со зборовите:

“Не дозволувај да бидеш обземен од глупости. Посебно од некои обожавања на дебелковци. Секое одсликување на Господ е лажна слика, идолопоклонување -неможе да се опише ниту нацрта совршеното. Остави го Тилак нека верува во што сака.”

Така времето поминуваше и за две години идните волшебници беа обучувани да ги користат алатите на волшебството. Добија метални ракавици кои можеа да создаваат енергетски штит од струја, да создаваат огнени топки и да замрзнуваат при допир, и да пуштаат електрошокови. Исто така во нив можеа да се складираат информации со допирање на површината, еден вид на пишување.

На вратот имаа тенки ланци со со скапоцен камен кои служеа како преведувачи на различни јазици. На главите носеа тенки венчиња кои им ја даваа моќта на телекинеза-левитирање на предмети со умот и телепатија-способноста да се читаат мисли. Интересно беше да се насочат кон било кој ум и да се дознае што размислува таа личност во моментот.

Тие волшебнички алати даваа огромна моќ, но над нив стоеше предупредување дека ако се забележи било каква злоупотреба казната беше никогаш да не им се дозволи да ги користат повторно. Затоа и не беше дозволено да се изнесуваат тие “појачувачки помагала” од Универзитетот за Волшебници, се додека не се достигне статусот на волшебник. Инспириран од раскажувањата на Солке за функциите за тие направи Еладан дојде до една идеја за која разговараше со Галар Ер Кал.

Идејата на Еладан беше да направи мечови со различни моќи, но други му ја остварија тој само ги направи сечилата, техничкиот дел го испланира Галар и потоа ја предаде работата на стручни инжинери. На пример за огнениот меч Еладан остави шуплина во држката каде стоеше мала боца со високо запалива материја која беше леплива за сечивото и константно го подмачкуваше, тоа беше поддржено со мал механизам кој даваше искра со стискање на копче и наеднаш сечивото блескаше во пламен, кога некој би се прободел со тој меч материјата се растекува по површината и се пали и противникот буквално гори…овој меч го нарече “Пламенот”. Електричниот меч или “Громовникот” како што го нарече Еладан беше со батерија која дава електрична енергија во држката и имаше ефект на струен удар а беше и убав за гледање бидејки по сечивото играа минијатурни молњи од статички електрицитет. “Студениот челик” беше меч чија главна функција беше бодење, во држката имаше складирано крајно опасна ладна плазма што течеше во внатрешноста на шупливото сечило. Овие три меча: “Пламенот”, “Громовникот” и “Студениот челик” Еладан ги нарече “Елементи на Смртта”. Заедно со Галар Ер Кал направија презентација на сечивата во Универзитетот за Волшебници и за жал тие сечива останаа во училиштето бидејки беа премногу опасни да бидат на друго место, впрочем Еладан склучи договор со Универзитетот за да направи такви сечива за повеќе такви мечови да се заменат со обичните сечила кои ги носеа гардистите на Ратарот. И од тоа направи многу пари од кои Галар земаше процент заради техничкиот дел.

Солке пак дојде до идеа тој и Тилак да отворат училиште за боречки вештини комбинирајќи ги нивните знаења. Во почетокот им одеше слабо. Имаа малку ученици, повеќето беа деца на богати луѓе кои беа разгалени мрзливи и неработливи и само ја уништуваа уметноста и духот на боречките вештини. За да не дојде до тоа повторно, направија правила по кои мораат да се однесуваат луѓето кои вежбаат. Не дозволуваше никаков вид на непочитување и недисциплина. За секое непочитување на правилата имаше одредени казни, а всушност казните се состоеја во дополнителни вежби или повторувања на

наученото што во секој случај им одеше во корист на казнетите. Тогаш им тргна добро. Почнаа да заработуваат. Солке го следеше примерот на татко си и тој

почна “да прави пари” и воедно да учи. Му останаа уште две години на Универзитетот за Волшебници. Всушност името на градот Заромонд значеше “Зенит”. Да…тогаш Сонцето навистина сјаеше во Зенитот...

„Сенка“

Заромонд беше убаво место за живеење.

Луѓето беа пријатни и љубезни но мислите на Еладан секојдневно заталкуваа кон островот на Караите и кон неговата Але. Толку долго ја немаше видено што повеќе не можеше да издржи... а и несакаше да биде одделен од неа. Ја сакаше.

Ја сакаше како што го сака животот. Но беше трпелив и неговата жртва на привремено одделување од саканата конечно се испостави како исплатлива. Поминаа 4 години откако првпат тој и Солке зачекорија по улиците на Заромонд.

Не само што Солке успеа да заврши со школувањето и да ги совлада тајните на опремата на Волшебниците и да се здобие со вистински вредни знаења, туку работејќи (Еладан својот занает а Солке во училиштето за боречки вештини со својот пријател Тилак) собраа доволно пари за да купат една прилично голема куќа со сите најпотребни и најсовремени додатоци кои ги имаше скоро секое просечно домаќинство во Заромонд. На прославата на која Солке ја доби својата диплома Еладан виде зачудувачка гледка.

Таа гледка беа белите Ратари. Солке беше обучуван да стане волшебник од редот на Ратарот божествениот коњ. На прославата, Ратарите кои обично беа чувани во градините на Универзитетот беа пуштени да шетаат слободно. Сите до еден беа идентични бели и прекрасни.

Има рог како еднорог и крила како Пегас, беше навистина боженствено да се видат такви суштества кои по се изгледаа како да излегле од некоја древна сказна. Секој од професорите Волшебници јаваа на Ратар кога пристигнуваа на свеченоста. Дури и неколку од божествените коњи слободно летаа над Универзитетот во мало јато како што тоа го прават птиците.

Ратарите беа питоми по природа но воедно беа слободни во изборот кога доаѓаше прашањето кој сака да ги јавне. Според преданијата имаа толку остро сетило за мирис што можеа да ја намирисаат промената на мирисот на кожата на луѓето кога чуствуваат страв, некои ја користеа и фразата “можат да ти го намирисаат стравот”. Како Волшебник во редот на Ратарот Солке во третата година од своето школување помина неколку месеци вежбајќи како да се однесува со Ратарите, дури во една прилика од него се бараше да јава. Ратарите се јаваа исклучиво несамарени, Еладан во таа прилика му го пренесе целото знаење што го имаше за коњите надевајќи се дека ќе важи и за Ратарите:

“Никогаш не му приоѓај на коњот од чело или одзади. Ако ми се приближиш однапред животното може тоа да го сфати како закана и да те касне или да те удри со главата, ако му се приближиш директно одзади може да ти удри чифте со нозете и да те усмрти на место. Секогаш приближувај се бочно. И ако можеш зборувај му на животното за да те запознае, не дека ќе те разбере нешто, туку по тонот на твојот глас ќе знае за твоите намери. Знаеш синко, животните се исто толку чуствителни колку и луѓето, во некои прилики дури и многу почуствителни од повеќето луѓе.”

Имајќи ги овие работи на ум Солке не покажуваше знаци на страв и несигурност кога првпат се качи на еден од Ратарите, божествениот коњ го понесе во таков галоп што Солке помисли дека ќе полета,

Ратарот замавнуваше широко со крилјата и како за момент да полетуваше се лизгаше во долги скокови при голема брзина. Солке се држеше цврсто за гривата и уживаше во секој момент од јавањето.

Од Галар Ер Кал слушаше приказни дека порано Ратарите им служеле на Волшебниците како превозно средство, и дека летале наоколу јавајќи ги божествените коњи. Но ова време нема потреба од тоа бидејќи денес Волшебниците летаат во летала кои се далеку побрзи од Ратарите.

Како и да е Солке научи да јава на Ратар што беше само уште една лекција меѓу многуте кои ги научи во Заромонд.

Еладан веќе не можеше да чека. Не помина ни недела откако Солке заврши, кога тој направи план за враќање до островот на Караите. И на Солке (иако одамна беше возрасен) му недостасуваше неговата мајка. Галар Ер Кал реши да го одржи своето ветување кое и го даде на Але.

Ветувањето дека ќе и го врати синот дома. Како да се буди од некој сон Еладан го обзема огромен бран на среќа кога бродот на Галар Ер Кал повторно се најде на островот на Караите. Повторно Караите се собраа околу металната лаѓа. Еладан ја здогледа Але... во тој момент почувствува неверојатна возбуда и како бран на топлина да му се крена од стомакот кон градите и преку срцето му се рашири низ целото тело. Але изгледаше како истата долгокоса убавица која ја остави пред 4 години. Само што овојпат не беше сама, вушност не ја ни остави сама. Покрај неа стоеше едно мало девојченце. Але отпрвин насмеана зјапаше во Еладан кога девојчето проговори:

“Мама ова се тато и бато?”-покажувајќи со прст де во Еладан де во Солке. “Да мило, ова се тато и бато...”-и се насмевна и ја зема под рака. Але му се фрли на Еладан во рацете и почна да го бакнува и да го гушка. “Немој никогаш повеќе да ме оставаш, никогаш... а каде е Солке?” само што го постави прашањето го здогледа својот син. Солке се насмевна ја гушна мајка си и ја бакна во образот. Таа имаше солзи радосници во очите. “За ова ти си крив... знаеш?” –го гушкаше сина си и плачеше. “Знам мајко, извини... несакав да те растажам...”-рече Солке натажен. “О молчи будалче...”-таа ги гушна Еладан и Солке заедно и ги стисна најсилно што можеше.

Кога завршија со гушкањето пред Але истапи Галар Ер Кал високиот волшебник од редот на Ратарот. “Го исполнив ветувањето и го донесов вашиот син назад. А која е оваа мала дама? Како се викаш малечка?” Але го подбуцна малото девојче кое срамежливо си играше со еден златник превртувајќи го во малите прстиња и девојчето сеуште гледајќи во песокот само полека изговори...

“Се викам Лера.”-во тој момент Еладан сфати дека Але навистина обрнала големо влијание на тоа што доживеал Еладан и што се и раскажал. Еладан само се приближи до ќерка си и ја крена во рацете. “Мама ми кажа дека еден ден ти и бато Солке ќе дојдете.” “Да Лера сега сме тука и секогаш ќе бидеме тука за тебе. Знаеш не е случајно тоа што сакаш злато, всушност кај мене имам нешто твое.”-Еладан го извади медаљонот на ќерката на љубовта и и го закачи на својата ќерка околу вратот.

Паричката и ја зема од рацете и ја фрли во песокот а неколку деца почнаа да се тепаат кој ќе ја земе. Тогаш Солке само ја испружи раката и паричката почна да лебди во воздухот додека не долета право во дланката на Волшебникот од редот на Ратарот-право во ракавицата на Солке кој ја користеше телекинезата што му ја даваше неговата опрема. Лера на тоа ги ококори своите крупни очиња и зина во чудење. “Татко не е убаво да се расфрлаш со пари...”-

рече Солке и и' намигна на својата помала сестричка.

На тоа Лера блесна во широка насмевка. Кога Лера се насмевна Еладан се почуствува исто така како што се чуствуваше гледајќи го Солке како се смее кога беше дете. Еладан исполнет со љубов, радост и среќа се упати со своето семејство кон селото на Караите каде се подготвуваше веселба за добредојде. Островот на Караите беше останал непроменет. Караите си го живееја животот на ист начин како што одсекогаш живееле.

Еладан го сметаше тоа место за рај меѓутоа знаеше дека Заромонд нуди поголема преспектива за неговите деца. По долг разговор со Солке и Але, се договорија дека е добра идеја да почнат нов живот во Заромонд, не само поради нив туку и поради малата Лера, таа во Заромонд би можела да добие подобро образование одошто било каде и да и се отворат повеќе можности во животот што инаку не би ги имала кога сите би останале на островот, впрочем и Солке беше нестрплив да се врати во големиот град. По две неделниот одмор поминат на островот пресудата беше изречена.

Целото семејство се селеше во Заромонд. Але беше пресреќна што се сите заедно а Еладан за првпат во животот се почуствува како да постигнал нешто вистински вредно. Се сместија во куќата што ја купија со Солке и заработуваа повеќе од било кога. Солке сега како Волшебник од редот на Ратарот имаше свои должности во универзитетот и покрај се успеваше да работи како учител во училиштето за боречки вештини. Малата Лера почна да оди на училиште. Таа беше на возраст на која брзо се совладува нов јазик но не го забораваше мајчиниот. Але почна да работи како инструктор за пливање и нуркање и подучуваше деца во еден од големите базени во градот. Але разви посебна страст кон облеката, бидејќи жените во Заромонд најчесто носеа фустани направени од некаква ткаенина што ја менува бојата според светлината и температурата. Еладан се штрекнуваше кога Але на секунда ќе заминеше во друга соба од куќата да земе нешто и кога ќе се вратеше во собата облечена во друга боја.

Поминаа неколку години живеејќи убав живот, секоја вечер се собираа во дневната соба каде си разговараа за тоа како им поминал денот, додека малата Лера црташе на листови на подот и ги слушаше раскажувањата бидејќи таа секогаш прва раскажуваше иако секогаш имаше најмногу да каже бидејќи се за неа беше ново и чудесно. Лера многу ги сакаше животните, еднаш по повод на нејзиниот роденден Солке ја однесе да ги види Ратарите. Бликаше од среќа. Еладан и Але понекогаш ја носеа во огромната чудесна зоолошка градина каде имаше секакви животни, животни за кои ни Еладан не знаеше дека постојат. Иако Але и Солке ги следеа обичаите на Караите и не јадеа месо, Лера како да сакаше да му се умилкува на татко си обожаваше да го јаде она кое тој го јаде.

Често и уживаше во друштвото на Галар Ер Кал со кој заедно "кршеа коски" и замислуваа дека се волци што растргнуваат плен, Лера беше вистинско мало ѕверче. Солке сакаше да се шета низ Заромонд со својата мала сестричка под рака. Секој ден имаше нешто ново во градот. Ја носеше на престави и проекции и ја шеташе низ пристаништето и секаде каде имаше девојќи кои застануваа да ја пофалат нејзината убавина- тоа беше само еден начин Солке да запознае повеќе девојки. Што се однесуваше до Тилак тој сеуште се држеше до своето уверување и гледаше на девојките само како пријателки.

Солке го задеваше и го нарекуваше Тилак-Чистиот. Но дури ни Тилак-Чистиот не можеше да одолее на младешкиот порив и силата на хрмоните кога според планот на Еладан, го опијанија до бесвест и го оставија во јавната куќа. Тилак-Чистиот беше беспомошно зајче во канџите на лавица кога незнаејќи како се најде во прегратките на една млада прекрасна девојка, беше толку пијан што не му беше веќе грижа. Го правеше тоа што

му доаѓаше природно и откри дека цело време бил во страшна заблуда. Кога се разбуди во мугрите свесен дека го прекршил заветот на целибат почна да се моли за прошка. Но повторно заврши во нејзините прегратки. Знаеше дека таа девојка нема никогаш да биде само негова но беше вљубен за првпат.

Солке набрзо најде начин да го излечи неговото рането срце едноставно му рече:

"За да се отргне човек од некоја негова опседнатост доволно е да најде поголемо задоволство на друго место." –и го запозна со една девојка што одамна му имаше фрлено око на темниот недопирлив Тилак, кој овојпат веќе не се двоумеше да превземе иницијатива. Така и Тилак го почуствува задоволството на младоста. Тој негов контакт со спротивниот пол му влијаеше позитивно и на други полиња, не беше стегнат, не беше напнат и беше многу повесел од порано. Неговата насмевка како да беше малку поширока од порано.

Чуден настан го крена целиот Заромонд на нозе. На периферијата од градот се спушти огромен свеленски брод и тоа точно на полноќ. Сите се прашуваа што е тоа. По големина беше половина од Ангелот но сепак повеќето луѓе од градот се исплашија. Набрзо стравот се претвори во веселба. Насекаде низ градот се емитуваше порака дека тоа не се никакви вонземјани туку Земјани од друга планета.

Потомци на луѓето кои ја напуштиле земјата со Фениксот еден од другите масовни бродови како Ангелот. Тие доаѓаа од Земја 4 и се зборуваше дека ова е прво соединување на потомците на оригиналните Земјани. Тие изгледаа исто како и сите други луѓе од Заромонд со таа разлика што сите беа облечени во бела еднолична облека.

Наводно пристигнале не само поради "собирањето" туку и со себе носеа и непроценлив подарок кој ќе го унапреди животот на жителите на Земја 7 почнувајќи од жителите на Заромонд.

Беа пречекани со секакви почести и целиот Заромонд се собра на плоштадот да ги види. Тој ден беше момент на пресврт. "Земјаните" беа молчаливи и меѓу нив немаше старци и деца. Повеќе слушаа одошто зборуваа. Како во себе да кријат некаква огромна мудрост. Тројца од нив, две млади жени и еден млад маж го посетија Универзитетот за Волшебници и се зачудија на технологијата со која завладеале нивните браќа и сестри. Прво што побараа беше да ја посетат датабазата на библиотеката на универзитетот. Под изговор дека сакаат да разменат знаење рекоа дека со себе ги носат сите сочувани литературни и уметнички дела, вклучувајќи ги и оние кои Фениксот ги понел со себе од Земјата а и оние кои ги создале подоцна.

Некои беа во вид на текст, некој во вид на видео снимки, холограмски снимки и слично и сите тие податоци беа сместени во кутија не поголема од дланка. Требаше некое време да се адаптира технологијата на приклучување, но за кратко време беше решен и тој технички проблем и префрлањето на податоците се оствари. И "Земјаните" ги преснимија сите податоци што можеа да ги најдат за историјата и достигнувањата по големото разделување на седумте бродови. Солке имаше чест лично да зборува со една од девојките кои пристигнаа.

Имаше чувство дека таа е на некое повисоко ниво од него, барем умствено поради нејзиното однесување, кое беше чудно- но чудно на допадлив и пријатен начин. Како да беше олицетворение на самата мудрост. Подарокот кој го спомнаа беше всушност нешто што беше живо. Го нарекуваа едноставно "Тоа".

Тоа беше живо суштесво во развиток како што објасниja. Органски процесор кој има способност да расте и да се развива. Тоа беше олицетворение на поимот вештачка интелегенција, а немаше ништо вештачко во него. Тоа едноставно беше растение кое потсетуваше на мало бонсаи дрво но раѓаше семки со плодови. Дојденците објаснија дека случајно го создале работејќи на генетско креирање на живот. Тоа што им успеало да го создадат Тоа било комбинација на среќа и услови.

Наводно првпат почнало да расте во некаков храм на природата каде (според верувањето) самата природа го подарила, всушност еден од верниците во џебот носел епрувета со биолошки материјал кој се користел за биопроцесори и биочипови и таа епрувета му испаднала од џебот и на плодната земја и сонце во храмот кој немал покрив ниту под, почнал од никаде процесот на фотосинтеза и материјата пуштила корени. Денес на тоа место стои огромно дрво со чудесни моќи.

Организам кој има нервен систем и чуствува болка и задоволство. Размислува и комуницира со телепатија. Оттогаш Тоа суштество станало нивниот водич низ животот бидејќи воедно е и машина и живо, со огромна моќ и со ум преполн со информации. Од неговите семки може да се размножува а кој ги јаде неговите плодови може телепатски да се поврзе со него бидејќи дел од материјата во плодот има способност да предизвика луѓето да користат поголем процент од својот мозок одошто пред тоа.

Воедно плодовите предизвикувале создавање на високорегенеративна состојба на организмот кој ги козумира, дури давале и способност на нервните клетки да се регенерираат а тоа вооедно значи долг живот и долга младост. Од тогаш болестите исчезнале а смртта е ретка појава. Но луѓето кои ги јадат плодовите иако добиваат многу го губат најскапоценото нешто а тоа е способноста да имаат деца. Јадењето на тие плодови води кон стерилитет. Тоа е и главниот проблем за кој веќе 200 години “Земјаните” од Земја 4 номожат да најдат решение. И се плашат од изумирање. Иако живеат предолги животи збогатени со целата мудрост што може да се стекне, стигнати се до тој степен што се хранат само со плодовите на Тоа надевајќи се дека постигнале состојба на бесмртност. Но незнаејќи дали е така сеуште се уплашени од смртта. И својот подарок им го дадоа со предупредување. Тоа беше дилемата.

Но за некои од луѓето во Заромонд тоа беше и спас. Прв што проба од плодот на Тоа беше еден старец кој беше буквално со едната нога во гроб за неполни дваесетина минути пред луѓето кои го набљудуваа неговата бела коса стана црна како ноќ, раскашените сини очи му блеснаа како две езера на месечина, мускулите на телото како да му се пополнија а грбот му се исправи. Неговата старост исчезна и сега беше млад човек на околу 25 години а се сеќаваше на се што преживеал дотогаш. Набрзо цели орди на стари и средовечни луѓе почнаа да нудат огромни суми за плодовите што дојденците ги донесоа но тие ги делеа бесплатно а и имаа донесено прилично голема залиха. По две недели во Заромонд немаше ниту една стара личност.

Сите беа млади, а во некои од младите тела имаше души на некогаш стари луѓе. Тоа беше вид на воскреснување. Плодовите на Тоа лечеа секакви болести но по страшна цена -Губење на плодноста.

Еладан и Але добија залиха на плодовите како и секој во Заромонд но не ги користеа. Солке се згрози од тоа што се случуваше како над градот да се спуштило проклетсвто бидејќи дел од “новата младина” не се држеа до своите семејства туку сакаа да почнат од почеток а имаа и доста пари на своите чипови но беше интересно да се разоткриваат оние што лажеа и мамеа.

Некои од нив и го напуштија Заромонд барајќи ја својата среќа низ светот преставувајќи се како божества и спасители но нивниот живот брзо завршуваше затоа што невешто ја криеја својата тајна. Буквално човек можеше да закрепне од смртоносна рана во рок од секунди но надвор од Заромонд светот беше суров и имаше народи кои за казна сечеа глави, набиваа на кол, или забиваа дрвен колец во срце и го оставаа таму, тогаш срцето немаше простор да се регенерира брзо и тие “стари вампири” умираа како и секој друг.

Наводно имаше некои растенија кои ако се помешаат во исхраната со плодот од Тоа предизвикуваат брзо стареење понекогаш дури и смрт.

Едно од тие растенија беше лукот, друг беше црвениот пипер. Еладан обеси венец од лук во дневната соба и на својот балкон постави венец од црвен исушен пипер.

Тоа само беше порака со која кажуваше дека е против влијанието на дојденците. Исто така и семките од плодот што остануваа во стомакот на оние кои ги јадеа плодовите беа преосетливи на дневна светлина бидејќи сончевите зраци ги тераа да растат и да го убијат домаќинот. Така што луѓето што се подмладија буквално се претворија во вампири со исклучок на тоа што не цицаа крв. Не беше ни чудо што дојденците дојдоа ноќе а преку денот седеа во темни простории. Дојденците зборуваа за себе дека еволуирале во нешто подобро од човек и себе се нарекуваа homo-imortalis или безсмртни луѓе. Еладан можеше да види дека само се уназадиле и станале суштества на ноќта. Каков беше тој вечен живот да неможеш да го почуствуваш сонцето? Незнаеше и несакаше да дознае.

Галар Ер Кал беше против целата работа и за тоа јавно се изјаснуваше против целиот процес. Еден од дојденците го бакна некоја девојка која предходно намерно имаше јадено многу лук и буквално му го даде бакнежот на смртта но на нејзина несреќа беше во тоа што се слизнале неколку семки на Тоа во нејзината уста и наредниот ден почина под зраците на сонцето од незиниот стомак имаше израснато дрво кое цветаше. Непознатата девојка беше буквално зацементирана на самиот плоштад од Заромонд и таму внатре во споменик кој ја преставуваше таа страшна сцена на нејзината смрт беше и дрвото кое израсна од неа задушено во цементот. Тоа беше идеја на Галар Ер Кал кој бараше дојденците да си заминат што поскоро и да го земат злото што го донеле со себе. Но сепак имаше и други меѓу научните умови во Заромонд кои сакаа да им помогнат на дојденците и да го решат нивниот проблем.

Некои од нив и заминаа со нив на нивната Земја 4 да го решат проблемот. Испадна дека на таа планета луѓето живеат во близина на половите каде ноќите траат долго и дека се селат кога ќе настапи долгиот ден. Меѓутоа заразата се ширеше. Еладан и Але размислуваа да се вратат на островот на Караите и да ги остават овие лудости зад себе. Но Еладан не сакаше да замине. А и Солке беше толку гневен што не сакаше да се предаде и да се откаже од животот кој го градеше во Заромонд. Тоа кое го донесоа дојденците беше добро заштитено од оние кои не го сметаа за зло туку за благослов и растеше и даваше плодови. Но волшебниците од редот на Ратарот се беа заколнале дека ќе го штитат Заромонд и неговите граѓани.

Тоа размислуваше и контактираше со своите гулови преку телепатска врска, но во Волшебниците гледаше непријател кој сака да го усмрти. Но не убиваше преку нив, само се закануваше. Неговата сенка висна над градот како длабока ноќ.

„Немај страв“

“Бесмртниците не се вампири”-му рече Галар Ер Кал на Еладан додека вечераа во неговиот дом.

“Вампирите се нешто сосема друго. Само што се на лош глас поради несфатеноста.” “Сакаш да кажеш дека постојат вистински Вампири?”- го праша Еладан.

“Постојат. Тоа се всушност луѓе кои боледуваат од една посебна стара болест што ги изменува гените и организмот има потреба од крв. Вампирите се раса на луѓе исто како што има црна, бела, црвена и жолта раса.

Тие се посебни, но во старите времиња уште кога луѓето живееле на оригиналната Земја тие биле прогонувани поради својата потреба за крв. Во почетокот убивале животни и ја пиеле нивната крв или јаделе крваво живо месо, со генерации нивните песјаци пораснале поради начинот на исхрана исто како што дивите ѕверови развиле остри песјаци, поради тоа што живото месо потешко се џвака. Природата им ја подарила и силата на животните така што физички се посилни од нормалните луѓе поради различната мускулатура. А причината поради која станале ноќни суштества е тоа што луѓето почнале да се плашат од нив кога ги гледале преку ден како јадат или како пијат крв и за да не бидат прогонувани и убивани од луѓето што не ги разбираат и не ја разбираат природата на нивната болест( која е воедно и нивна сила) морале да се kријат и навечер да ги вршат своите работи. Од таму и произлегло тоа дека сончевата светлина ги убива, но денес се шетаат во текот на денот и не е вистина дека сонцето им пречи.

Имало и случаи во кои излудени вампири се вртеле кон тоа да пијат човечка крв но тоа е само еден од фетишите кои некои од нив го имаат.”

“А вистина ли е дека умираат само од колец во срцето или ако им се отсече главата?”-праша Еладан.

“Умираат од истите работи само што се поотпорни на болести од луѓето. Кој не би умрел ако добие колец во срцето или ако му се отсече глава?” “Е сега на пример расприкажувањата дека се гадат од лук веројатно дошле од тоа што некој вампир некогаш се згрозил од лук па тоа луѓето го протолкувале како знак. А легендата дека се бесмртни е чисто од тоа што морале да се држат заедно во култови за да се заштитат а воедно и се размножуваат со подалечни роднини и затоа синовите многу личат на татковците а ќерките на мајките и кога некој старец ќе го видел нивното потомство ширел приказни за тоа како вампирот не старее а наместо дедото го гледал внукот кој потсетувал многу на својот предок.“

“За нивниот почеток малку се знае исто како што е мистерија и почетокот на самиот човек, меѓутоа во една стара книга наречена Свето писмо или Библија се преставени како потомство на Каин кој прв извршил убиство (убивајќи го својот брат Авел) и Бог го проколнал а се храни со крв. Таа книга е основа на една стара религија наречена христијанство. Во секој случај долго време вампирите ги бие лош глас а всушност се многу пољубезни и повоспитани од луѓето. И воопшто не се страшни дури на некој начин имаат чудна харизма која ги прави

привлечни. Имам еден пријател меѓу нив ако сакаш некогаш ќе ве запознаам.”

“Би сакал.”-одговори Еладан. “Можеш ли да ми ја позајмиш книгата за која ми зборуваше би било добро да се прочита.” “Секако.”-му возврати Галар Ер Кал.

Еладан не знаеше дали направи добро или лошо со тоа што ја позајми таа книга, бидејќи отткако ја прочита ја остави и по некое време Светото писмо се најде во рацете на малата Лера.

Таа не сакаше да ја пушти. Ја читаше кога можеше и дури цитираше пасуси од нејзината содржина кога зборуваше. Дел од книгата зборуваше за љубов меѓу луѓето, братство, надеж и доверба. Но малата Лера тие зборови ги сфаќаше буквално и очекуваше да го добие тој однос од луѓето во иднина но Еладан знаеше дека ќе се разочара ако премногу идеалистички гледа на животот. На Еладан му се допадна тоа што во Библијата се велеше дека треба да се плашиш само од Бог, а тој знаеше дека тоа е ставено од проста причина луѓето да не се плашат од Ѓаволот.

Но неговиот впечаток беше дека е пишувана за некое друго време кога луѓето биле попрости и кога можело да се заплашат од авторитативни свештеници и пророци. Солке кој имаше шетано низ сите религиски храмови во градот реши да и покаже на својата мала сетричка како изгледа еден христијански храм. Ја однесе во една голема црква во која насекаде имаше поставено крстови и беа запалени свеќи. На ѕидовите имаше обесено икони со цртежи од светци и надземски суштества. Таванот беше насликан со ангели и во средината беше месијата – спасителот на човештвото Исус-Христос. Лера застана пред една статуа на ангел-жена и почна да ја гледа. Наеднаш од таваницата излезе сноп светлина точно над статуата и наместо ангел-жена од камен пред неа стоеше вистински жив ангел. Ја гледаше мирно ги рашири крилата и почна да зборува со девојчето:

“Архангелите ме пратија по негова наредба. Доаѓам во името на Архангелите Михаел, Гаврил, Рафаел, Уриел, Салафел, Иегудиел и Варахиел. Тие ја видоа твојата верба и ме пратија како гласник да ти го кажам божјиот збор. Господ има задачи за тебе а тие се... ”- тогаш Солке ја исправи раката и ги рашири прстите, кога ги собра во тупаница од металната раквица излегоа мали полнежи на статички електрицитет и целото тело на Ангелот-жена се закочи во позицјата во која стоеше, во тој момент се слушна шкрипење на метал.

“Ова се вика ЕМП или електро-магнетен-пулс тоа е енергетски бран што исклучува секакви електронски уреди и машини во одреден радиус.”- рече Солке и лежерно дојде од зад Ангелот-жена и ја дигна белата блуза од грбот направи некое движење со рацете и извади еден голем долгнавест метален цилиндар од укоченото тело.

“Ова е батеријата која ја испразнив со ЕМП а Ангелот пред тебе е само робот што е наменет да вчудоневидува луѓе и да им дава наредби и задачи кои ги измислила црквата за своја корист. Вистинските ангели се нешто сосема различно.”-Лера почна да клима со главата. Одеднаш има се приближи еден свештеник во црно кој од далеку мирисаше на вино, прво ја почуствуваа миризбата а потоа го слушнаа неговото викање:

“Богохулници што правите не ли сте свесни дека ова е скрнавење на храмот... само ако ви дојдам...” –во рацете носеше некаква прачка и беше тргнат накај Лера, Солке не сакаше да се расправа со некој пијан поп кој избувнал од бес затоа што неговите лаги се разоткриени, затоа и го зграпчи за лицето и го тресна со тилот од главата на закочениот Ангел –робот. Попот се онесвести а Солке го остави да лежи на подот. Во тој момент почнаа да влегуваат некои луѓе кои не им беше јасно што станало со нивната Ангелка.

Солке се сврте накај олтарот и иронично се прекрсти и 'и даде знак на Лера да го направи истото. Полека излегоа а на излегување Лера забележа како на некои од поставените икони луѓето ги ставаа подлактиците на некаков сензор преку кој префрлаа пари во црквата. Солке

ја однесе со летало надвор од градот, и го спушти леталото на една прекрасна зелена ливада.

Времето беше убаво, дуваше благ ветер низ густата трева а планините се издигаа во далечината. Солке и Лера седнаа на тревата и Солке почна да и објаснува:

“Во самата библија пишува дека на земјата не треба да се прави идол или слика за она што е на небото а тие прават икони, статуи и роботи што преставуваат Ангели. Господовиот дом е насекаде. Секаде каде што се зборува за него тоа е црква. Зар оваа ливада е помалку света од таа украсена раскошна црква? Не дозволувај да ти наметнат верување кое е лажно. Толкувај ги светите книги во склоп со тоа што е реално.

Поради верувањата во месијата-спасителот еден од бродовите кои ја напуштиле земјата бил наречен Исус и со тоа христијаните сметаат дека се исполнило пророштвото дека Исус повторно ќе дојде и ќе ги однесе на небото. Што и се случило само што “Исус” бил огромен брод а “небото” самата вселена. Како и да е убаво е да се верува во бог затоа што тој или таа што верува во бог верува во љубовта. А љубовта е највозвишеното и најдуховното нешто кое треба да се негува во животот. “

Лера само слушаше и по тој ден веќе престана да ја чита библијата веруваше но на свој начин а не на оној кој и го диктираше некоја религија. Солке како постар брат успеа да ја извади на прав пат каде ќе мисли за себе и каде нема да биде заведена идеи со кои може да заталка душата.

Еладан и порача да верува во она во кое го смета за реална вистина и да запамети дека светите книги се пишувани за прости луѓе и пораките во нив се симболични и поучни во таква смисла што ако читателот ги протолкува преку интелегенција ќе сфати како тие поуки можат да го променат животот кон благосостојба. Ја охрабруваше нејзината верба учејки ја да се моли искрено и несебично и да даде време затоа што господ ги дава шансите во најнеочекуван момент а наше е дали ќе ја искористиме шансата за да си ја исполниме желбата што сме ја побарале преку молитвата.

Но Лера беше малечка и како сите мали деца имаше страв од непознатото и страв од смртта. Навечер сакаше да спие со запалено светло и се плашеше од темница понекогаш и до тој степен што во глуво доба со плачење влегуваше во спалната на Еладан и Але и се смируваше во нивните прегратки.

Отпрвин имаше страв и од кучиња но Еладан најде начин да ја натера да се соочи со тој страв. Една вечер додека шетаа Еладан почна да гали едно црно големо куче кое навистина изгледаше заканувачки. Сопственикот на кучето застана и само се смешкаше кога Еладан и објаснуваше на ќерка си дека дека треба без страв да му пристапи на кучето бидејќи тоа нема да ја повреди и дека треба навистина да ги чуствува зборовите што му ги упатува додека го гали и самото животно ќе те почуствува и ќе ти се умилкува. Лера почна да го гали кучето и почна да си игра со него. По некое време и му ја ставаше раката во челуста а тоа глумеше дека и ја гризе без да и ја притисне. Лера не само што го изгуби стравот туку и ја разви љубовта кон кучињата од кои дотогаш ги мразеше од страв.

Галар Ер Кал го донесе својот стар пријател Иодел кај Еладан на ручек. Кога

Лера го здогледа не ни насетуваше дека всушност татко и во куќата внесол вистински Вампир од кои таа страхуваше во ноќите. Иодел имаше бела долга рамна коса, неприродно бела кожа, светли сини очи, витка става и црна облека.

Иодел се спријатели со Еладан, Але и Солке и им раскажуваше за проблемите со кои мора да се соочува секојдневно. Испадна дека потребната крв ја набавуваше од болници или од луѓе

кои ја продаваа. Им објасни дека нема некоја посебна разлика помеѓу животинската и човечката крв бидејќи и луѓето на некој начин се само вид на животно со различна свест. Беше претерано културен и се однесуваше како вистински џентлмен. Але ја третираше како да е некоја дворска дама.

Лера веднаш го засака бидејќи изгледаше привлечно и и' беше интересно да го задева поради неговото формално однесување. Иодел се опушти и почна да разговара со Лера.

Таа и предходно го слушаше разговорот помеѓу постарите и стана свесна дека овој човек е всушност вампир, но не беше сигурна се до моментот кога тој и се насмевна покажувајќи ги своите бели остри заби што потсетуваа на ѕверски. Но Лера воопшто не се уплаши од тоа туку и сама посака да има такви заби. Вампирот и детето се спријателија и Лера сфати дека Вампирите не само што не се нешто лошо туку се спротивно од се' од кое се плашела. Иодел го покани Еладан со целото семејство да дојде во неговиот дом. Лера беше пресреќна бидејќи кога навечер ќе и дојдеше зборот вампир тоа ја потсетуваше на љубезниот Иодел.

Кога отидоа на гости кај него влегоа во една раскошна голема куќа. Внатре имаше уметнички дела, прескапи слики и секакви статуи, Еладан, Солке и Иодел се задржаа во собата во која беше колекцијата на ладни оружја која ја имаше наследено Иодел. Але се запознаваше со жената на Иодел која имаше слични каректеристики со домаќинот со таа разлика што беше попривлечна.

Тие имаа син кој го носеше името на татко си. Тој мал црнокос џентлмен се спријатели со Лера беше многу убаво воспитан и културен не помина долго кога Але и Олана(жената на Иодел) ги најдоа децата како си играат со играчки кои ги истуриле на подот.

Од тогаш малиот Иодел и Лера станаа најдобри пријатели, често се гледаа и заедно растеа. Посебно и падна смешно на Лера што и малиот Иодел се плашел од темница се додека татко му не го научил дека во темницата нема ништо повеќе од тоа што го има на светлината. Еладан сфати дека Вампирите не се слуги на Ѓаволот како што мислеше пред Галар да го разубеди. Тие се само луѓе кои поради гласините и измислиците се на лош глас и и го објасни тоа свое сфаќање на Лера. Таа вечер стоеше на вратата од собата на Лера и намигна го изгаси светлото и само и рече:

“Немај страв.” А Лера заспа мирно како никогаш дотогаш.

„Името“

Еладан уживаше да го слуша Иодел како свири на гитара. Иодел имаше нокти кои потсетуваа на канџи, но ги користеше да поминува низ жиците како виртуоз. Еладан и Иодел понекогаш имаа обичај да седнат покрај каминот, Еладан со чашка стар коњак во рацете а Иодел со гитарата и поминуваа по неколку часови во разговори и музика, бидејќи Иодел можеше да свири и да разговара истовремено. Неговиот син учеше од татко си.

Еднаш случајно Лера седна на пијаното во домот на Иодел и Олана, а Олана почна да и го објаснува инструментот. Лера едноставно се вљуби во тој инструмент и затоа почна да доаѓа кај Олана која ја учеше да свири.

Студирањето на Солке траеше долго и Лера порасна. За нејзиниот 18ти роденден Еладан, Але и Солке и купија пијано на Лера. Лера вежбаше секојдневно и често заедно свиреше и со помалиот Иодел кого многу го засака. Во една прилика се обиде да разгледа една од старите гитари обесени на ѕидот и си го исече палецот на жица. Кога нејзиниот пријател влезе во собата, се насмевна и’ ја зема дланката во своите и и’ ја лижна крвта од прстот.

Исеченото место инстантно заздраве. Лера се чуствуваше сигурна кога беше со Иодел, од тогаш таа веруваше дека тој да ја има моќта да направи да исчезне било која болка што ја чувствуаше.

Поминаа две години од таа случка.

Тој проклет ден небото беше влажно и врнежливо. Солке работеше за универзитетот и беше во вселенскиот брод “Ангелот”, Але беше во еден од затворените базени, Лера беше кај Идоел. Еладан цело утро работеше напорно и точно на пладне реши да направи пауза. Под продавницата имаше неколку подземни ката што му користеа за складови и подруми.

Му текна дека му затреба нешто од најнискиот подрум, се мислеше некое време дали да се симне долу, но за негова среќа или несреќа се симна. Во моментот кога се симна од површината се слушна огромна експлозија, како да удрил некој страшен земјотрес. Светлото затрепери и се изгасна... од скалите што водеа нагоре го удри заслепувачки бран на светлина. Кога малку се освести, брзо се затрча нагоре по скалите... успеа да се пробие низ рушевините неговата продавница... наоколу имаше само чад, прав и пепел, изрушени згради и огромни вселенски бродови што се упатуваа нагоре... небото имаше сина метална боја. ВОЈНА-си рече во себе.

Забележа дека еден од мечовите што ги беше направил, оној кој му го даде името “громовникот” штрчи исправен помеѓу запалените греди од рушевината. Го зема мечот и го заврза на грбот. Се качи на врвот на куп од рушевини што пред неколку минути беа зграда и застана вџашен пред глетката... целиот Заромонд беше во пламен. Огромно пространство каде некогаш стоеше најголемиот град за кој знаеше сега беше пустелија која гори.

Преживеаните вроскаа, крвави и осакатени трчаа избезумено накај пристаништето или пак да проверат дали некој од нивните најблиски преживеал. Некои молеа за помош, но никој никому не помагаше. Еладан трчаше држејќи го мечот со десната рака за да не му се ниша,

истрча до кај базените каде требаше да биде Але, но не го најде нејзиното тело.

Се што виде беа лешеви на деца што како трупци дрва пловеа на површината од крвавиот базен.

Истрча и до местото каде беше куќата на Иодел но најде само рушевини.

Последната дестинација беше Универзитетот, но кога стигна таму и него го немаше, над неговата глава летаа дел од преживеаните божествени коњи. Ратарите кружеа и испуштаа крици како да се групираат во јато.

Еден од нив сеуште беше на земја. Трчаше собирајќи брзина за да полета. Трчаше право накај Еладан и мафташе со крилјата. Еладан брзо размислуваше. Се намести за скок и во моментот кога Ратарот помина покрај него скокна и го зграпчи со двете раце за гривата. Некако успеа да го јавне кога забележа дека Ратарот се издига нагоре. Јатото Ратари се спои и се упати накај планините.

Еладан гледаше надолу но се што можеше да види беше смрт и олицетворение на пекол. Единственото нешто што остана недопрено во Заромонд беше вселенскиот брод “Ангелот”. Не сакаше да верува дека неговото семејство е мртво. Мораше да најде друг град со пристаниште и да стигне до островот на Караите...” да таму ќе ме чекаат живи и здрави.” – се тешеше сам себе а солзите му се замрзнуваа бидејќи јатото веќе леташе над снежните планини.

Ратарите мора да беа преплашени бидејќи непрестајно летаа накај север... три дена и три ноќи беа во воздухот. Некои од нив беа повредени и крвави и паѓаа надолу како камења а другите продолжуваа. Ратарот на кој јаваше беше силен а неговите раце од избезуменост и стрес згрчена му ја кубеа гривата како да беа челични клешти а не раце. Неговиот Ратар полека почна да лета побавно од јатото но не падна надолу. Полека ја намалуваше висината додека не слета покрај некакво поточе. Еладан се симна од неговиот грб и го погали по главата. Ратарот дишеше длабоко и гореше од покачена температура, на потечените вени од вратот можеше да му се види крвта како пулсира. Ратарот почна да пие од ладната вода, пиеше долго но неможеше да се смири. Одненадеж исплука неколку од своите заби и млазови крв почнаа да му шикаат од носот, од очите му потече жолтеникава течност се исправи на две нозе и испушти болен крик на безизлез... неговото безживотно тело се струполи во потокот како парче месо.

Еладан немаше јадено ништо три дена, и нозете го болеа од јавањето во лет, рацете не ги ни чуствуваше. Се напи вода погоре од местото каде падна Ратарот и реши да продолжи пеш. Се симнуваше надолу низ планинанта следејќи ја водата, денот брзо исчезна и ноќта се спушти како црна прекривка над планината.

Таков потполн мрак немаше никогаш доживеано. Легна да спие под едно дрво. Кога се разбуди беше зора. Сеуште беше мрачно но во подножјето на планината забележа мали куќички кои формираа село, селото беше во пламен а некаква војска се оддалечуваше од местото. Се симна долу најбрзо што можеше.

Луѓето што го гасеа пожарот се исплашија кога го видоа. Еладан скоро заборави дека го има “громовникот” на грбот. Им рече дека сака да помогне. Тие му кажаа брзо каде има вода и им помогна да го изгаснат пожарот. Зборуваа со општиот говор што се користеше во Заромонд но нивниот акцент беше малку необичен а и зборувањето им беше брзо и кога по неколку

дена се смирија.

Му објаснија дека се рудари, калајџии и овчари. Војниците што им го беа запалиле селото биле пратени од кралот затоа што немале доволно ресурси да го платат данокот. Еладан беше нахранет и згрижен. Вечерта кога се обидуа да му го украдат мечот двајца завршија кај селскиот билкар на лекување.

Еладан не направи ништо да ги повреди. Самиот меч имаше одбрамбен механизам и при допир удираше со смртоносни удари струја бидејќи го препознаваше генетскиот материјал на Еладан, тоа беше најнова модификација што ја направи Солке.

Така што тоа оружје буквално само Еладан можеше да го носи. За среќа крадците не умреа. Кога се опоравија старешината на селото нареди да бидат јавно тепани на средсело каде сите полнеа вода. Селаните сакаа и да им ги отсечат дланките, но Еладан не им дозволи. Дозна дека има пристаниште во престолнината на кралството но меѓу престолнината и него стоеше огромна снежна планина. Мораше да чека да помине зимата за да може да стигне таму.

Реши своето време да го искористи максимално. Во селото имаше примитивна ковачница во која еден ковач пијаница правеше алати од бакар. Еладан го научи да спои калај и бакар и да добие бронза. Направи оружје за секој што можеше да го носи и ги тренираше способните како да го користат. Следниот пат кога дојдоа собирачите на данок со војска начекаа цела армија во селото. Армија од млади мажи и жени. Еладан ги водеше во битката. Старешината имаше и неколку телохранители но Еладан немаше потреба од заштитници во битка. Беше доволно само да удри во оклопот или штитот на некој од непријателите за да ги удри смртоносен бран на електрицитет.

Четири пати даночниците дојдоа и четири пати беа крваво одбиени. Еладан имаше идеа со која прво го престрашуваше непријателот. Мртвите тела од предходните битки ги осакатуваа и ги оставаа на патот како предупредување. Наскоро се проширија приказни за човекот кој се симнал од планините и кој носи магичен меч. Човекот кој не можеше да биде убиен.

Тие гласини допреа и до кралот и неговиот везир. Кога се истопи снегот на хоризонтот се појави коњаник со бело знаме. Тоа беше гласник од кралот. Старешината отиде да се сретне со гласникот. Потоа се врати и рече дека гласникот има порака лично од кралот за Еладан. Гласникот беше позеленет од сртав и згрозеност од осакатените тела, коски и делови од кралевата војска што ги беше сретнал по патот. Еладан ја прочита пораката и само климна со главата и му рече на гласникот да почека. Отиде да се збогува со селаните и да им ја каже радосната вест. Селото беше ослободено од плаќање данок а Кралот му нудеше место на наместник на "човекот од планините со магичен меч", Еладан во тоа виде шанса да стигне до престолнината, ја искористи. Селаните му дадоа коњ и заедно со гласникот по долго јавање низ планините пристигна во престолнината.

Гласникот беше преплашен бидејќи Еладан молчеше за време на целото патување. Влезе во тврдината на кралот без никаков страв од смртта. Знаеше дека кралот само може да стане помоќен ако биде во негова служба и дека не му се исплатува да го убие. Кралот Гот го пречека во својата соба за приеми, седеше во престолот а од неговата десна страна седеше

некој чие држење и став му беа познати на Еладан. Тоа беше везирот, главниот телохранител и советник на кралот. Човекот имаше свилена сина наметка со ќулавка чија сенка му го покриваше лицето. Кога Еладан се приближи Везирот се исправи и ја испружи десната рака со метална ракавица како да зграпчува воздух, во еден момент мечот на Еладан излета од корицата и брзо долета во раката на Везирот. Немаше струен удар. Еладан само се насмевна. “Мислите дека сте ме разоружале но грешите, и човековото тело може да биде оружје...” – везирот му ја заврши реченицата со глас кој Еладан добро го познаваше: “…оружје поопасно од било кое друго оружје.”

“Ваше височество запознајте го мојот татко Еладан.”-гордо рече везирот и ја симна ќулавката. Солке отиде да се гушне со татко си. Еладан почна да го бацува во образите и да го гушка како да е уште мало дете. Му се радуваше на сина си како повторно да се родил. “А мајка ти? Сестра ти?” –праша Еладан. “Живи се...”-некако чудно ги изговори тие зборови. “Ќе ги видиш скоро ветувам  се’ ќе ти објаснам.” На Еладан му олесна како што му олеснува на коцкар кој дошол на своето, Еладан се чуствуваше како да се коцкал со животот против своја волја.

Кралот Гот се запозна со Еладан и му објасни дека еден ден во дворот од неговиот дворец се беше симнало некакво чудно летало и од него излегол Солке со неговата мајка. Кога го примил во двораната го прашал што му нуди. Токму во тој момент некој се обидел да му изврши атентат со лак и стрела. Солке го чул шиштењето на стрелата и ја фатил во лет токму кога стигнала на еден прст растојание од срцето на кралот.

Во следниот момент од неговите раце летнале пламени топки и му ја запалиле косата на убиецот кој стражарите со уапсиле. Тогаш Солке едноставно се свртел накај кралот и му рекол:”Ти нудам долг живот.” Воодушевен кралот го направил свој телохранител, советник и везир. Тоа се случило истиот ден кога Заромонд бил уништен.

Кога останаа насамо Солке ја надополни целата приказна: “Заромонд беше уништен од оние што дојдоа од друга планета, изгледа не гледаат како закана. Но татко тоа што се случи во Заромонд е нешто многу поопасно одошто изгледа. Тие “бесмртници” ни фрлија нуклеарни бомби.

А со тоа сите што преживеаа беа изложени на радијација. Тоа е штетно зрачење што создава смртоносни болести и го уништува имунитетот. Јас во моментот на нападот бев во “Ангелот” а тој брод беше херметички затворен и е направен да издржи патувања меѓу ѕвезди и не дозволува да допре радијацијата внатре. Земав едно од леталата и ја најдов само мајка. Кога дојдовме овде стапив во контакт и со Лера. Сега не зборувам со неа. Таа е мртва за мене.”

“Зошто синко што ти згрешила толку многу?”-Еладан тажно праша.

“Незиниот тогашен љубовник а сега маж е вампир. Вампирите имаат свои извори на информации. Тие знаеја за нападот. Лера се плашеше од тоа дека нема да ја одобриш нејзината врска со Иодел помладиот. Сите вампири под своите куќи во Заромонд имаа подземна железница што води надвор од градот. Но Лера е една од оние кои повеќе го сакаат љубовникот од своите најблиски. Тоа е болен вид на љубов, да се отфрли се’ и да се свртиш само кон една личност. Сега е бремена со мало вампирче. А можеше да не предупреди татко!!! Можеше да не спаси! “

“Ама сите сме добро сега, нели? Неможеш ли да и’ простиш синко, сепак ти е сестра...”

“Не. Мојата сестра умре на денот кога таа не осуди на смрт. Поради неа сега мајка ми е на смртна постела од дејствата на радијацијата и од повредите. А и твоето време е кратко татко. Наскоро и ти ќе го напуштиш овој свет. Чудно што досега си издржал. Но не се грижи ќе имаш многу внучиња за потомство. Имам цел харем од 108 жени околу 50 од нив се бремени. Не се грижи тие не се робови... им дадов слобода кога ми ги дадоа како робинки но ниедна не сака да го напушти раскошот на палатава. Сепак се работи за прости селски убавици.

Се надевам дека еден ден ќе издвојам една од нив да ми биде единствена, но засега сум ослободен од такви обврски, ова се нови времиња татко, кои носат нови начини на однесување и живеење.А што се однесува до нашите семејни пријатели како Галар Ер Кал и Тилак, засега немам никакви вести за нив...”-Кога заврши со објаснувањето Солке го однесе Еладан кај Але. Таа лежеше на еден голем кревет, левата рака и беше ампутирана од лактот надолу, а десната нога и беше искривена.

Косата и беше побелена, кожата збрчкана и немаше заби, едното око и беше слепо и бело. Еладан едвам ја препозна, но таа го препозна него веднаш и собра сила да се насмевне. Еладан ја гушна и ја бакна во челото. “Те најдов Але.”- и’ рече утешително иако двајцата знаеја дека утеха нема. Але се плашеше од смртта. Грчевито го држеше Еладан и гореше од жештина, само тивко повторуваше: “Еладан те сакам, не ме напуштај, не ме напуштај...” –се додека животот не ја напушти неа... остана покрај неа докрај... Само тој знаеше како му е.

Со леталото Солке го однесе Еладан и телото од мајка си на островот на Караите за погребот.

Солке беше толку стресен и вцашен од умирањето на неговата мајка што поплака само кратко во самотија-да не биде виден од другите луѓе како плаче и другото време беше сериозен и одговорен, тотално потиштен и нем, како сите емоции да исчезнале од него затоа што знаеше дека веќе ќе ја нема мајчинската љубов, мајчинското присуство и мајчинската утеха. Се' што преставуваше мајка, но не беше свесен дека таа болка од загуба во срцето ќе ја носи со себе цел живот... и дека ќе се враќа низ солзи, воздишки и понекогаш немо тажење. Плач во ноќта, кој е природен и товар на празнина кој е бесконечен.

Мајка...Але им беше како на која се потпираше нивната куќа, како столб носител на семејство што им ја држеше куќата а Еладан, Солке и Лера беа нејзиното богатство.

Солке дури беше подготвен да му каже на Еладан дека во тагата и простил и на Лера својата сестра за пребегувањето и предавството, но Лера ја немаше никаде да и се каже. Беше млада и среќна со својот љубовник несвесна за семејната трагедија. Сепак Солке не рече ништо на оваа тема, бидејќи неговите мисли беа окупирани со зборот “Мајка“.

Што е зборот „дома“ минус зборот „мајка“... -Беше свесен дека и луѓето што му изразуваа сочуство, ќе си одат по своите работи, и колку и да тажи, дека и да биде слушнат -никој нема да го сожалува ни да го утеши. Затоа остана цврст и сериозен. Тој беше маж, и така издржа на погребот.

Еладан беше потиштен, тажен -ја имаше изгубено љубовта на својот живот по вторпат. Се сети како беше со Лера во Иштар, и само ги затли засолзените очи, со испукани капилари. Џабе беа сега неговите мускули и неговиот масивен меч, и целиот труд кога неможе да ја врати таа што ја сака. Целиот беше потресен а воедно и болен. Го извади бисерот од џебот и

го погледна. Бисерот беше знак на совршенство и нежна убавина реши така да ја запамети Але.

Како најубавиот бисер што било кога постоел. Свесен дека Солке беше во понор од тага, иако се држеше и неговиот тренинг како караи воин и волшебник на редот на Ратарот му помогнаа да ги контролира емоцииите, се чудеше на фактот дека можеше да се потпре на својот син. Иако беше учен дека ќе ги сретне сите починати пак, се сомневаше дека според својот живот каде ќе му отиде душата, дали ќе му прости.. но Еладан знаеше дека умира. Додека ги сечеше ноктите почнаа да му се кршат цели и му паѓаа сосе корен, старите лузни на кожата му се претвораа во темни флеки. Не сакаше неговиот син да го запамети како леш кој се распаѓа...но синот беше покрај него и покрај сите несреќи што ги снајдоа.

Еладан сакаше да заврши каде што почна. Да го затвори кругот на својот пат. Кога летаа над Иштар Еладан помисли на Когеф и Лера... Во Јен ја сретна својата роднина Рина и ја запозна со Солке. Таа беше сега мажена и трудница.

На двајцата им ја раскажа својата животна приказна. Неговата коса беше нагло побелена, и кога ќе поминеше со раката низ неа му остануваа прамени меѓу прстите.

Го губеше видот слухот и другите сетила... полека, но сигурно. Смртта го стигаше. А Рина која сега беше мажена, очекуваше ќерка. Во тие последни моменти Еладан се молеше. Не се молеше со страв од смртта или со желба да му се продолжат деновите. Се молеше како што секогаш се молеше. Препуштајќи се во божји раце и на божјата волја. Му дојде една пријатна мисла.Мислата беше дека можеби целта на секој човек е да го оправда името што го носи. Тој беше Еладан. Оној кој го победува Ѓаволот. Се насмеа кога си рече во себе дека предците за него имале високи очекувања.

Патот на мечот го донесе до оваа точка, тоа беше пат кој му го наметна неговата желба за живот. Секој во својот живот одбираше пат на преживувач, праведен убиец или пак нешто во средината како Солке миротворецот што не сака да убива.

Се гордееше со патот што го одбра неговиот син, и му рече :

„Синко знаеш ли што е Сенката на Сонцето?“

„Ноќта татко...“?

„Не.“ –одговори Еладан.

„Целата друга темнина во вселената...“

-”Но татко вселената изобилува со светлина и ѕвезди и маглини и галаксии и други планети и светови... „

„На добро школување те пратив и се гордеам со тебе, затоа што мислам дека е тоа подобар пат од патот на мечот.“

„Подобро одошто знаеш татко...“-Солке го извади одето што му го даде Џу-Гој, и му го подаде на Еладан. „Не успеа да ја излечи мајка, но можеби тебе ќе те излечи татко...“

Еладан сфати дека Солке имал средба со Џу-гој и му рече:

“Нели ти објасни Џу-Гој дека одето не е лек?“

Солке занеме поради неизбежната страшна судбина пред него. И си помисли:“Ах да

можев да се вратам во времето и да го спречам сето ова страдање. „ Тогаш за момент помисли на вселенското летало Ангелот и само за момент се осветли мисла во него дека дури и тоа е можност. Ќе талка со тој брод до крајот на вселената ако треба, да најде начин да ги исправи работите, си вети...сам на себе. Но целото знаење за релативноста на времето и просторот сега во овој момент беа бескорисни -а тој се чуствуваше беспомошен да помогне. Во тој момент.

Еладан знаеше дека заминува и почна да размислува за себе, веќе како душата да му беше на пола пат надвор од телото, само умот му ја држеше на светот.

Полека шепотеше со верба во себе со надеж дека ќе продолжи да живее почна да блада:"Ел-Кибор-Шатан...тој...кој...го...победува ѓаволот....Еладан, Ела...дан, Елај-Дену, Елка... и ден, јас... дрвосечач, јас спасител... мајстор ковач ..., јас осветник..., јас ослободител, јас... роб ....на галијата, јас... домородец на Караите, јас ...граѓанин на Заромонд. Јас сум јас.... Еладан. Јас сум јас...

Губеше свест и му се враќаше, големиот јунак плачеше и викаше по мајка си... несвесно.

Солке плачеше што го слушаше ова поради ситуацијата, поради мајка си, поради се', поради Еладан, беше уништен од тага поради тоа што го гледа ваков, душата му се кинеше од болка,но плачеше во самотија, затворен во леталото Ангелот-за да не го гледаат другите како плаче, и ќе собереше сила, и го тешеше татка си кој едвај го слушаше во своето несвесно викање... -Дојде Себа, жената што некогаш се грижеше за куќата на Когеф и почна да го лекува Еладан со природни лекови, од треви и вино. Го израдува за момент Еладан дека Когеф е жив, но е неподвижен. Му го мачкаше телото со секакви масла и алкохол. И Еладан по неколку дена си го врати умот на место.

Себа сосебе го беше довлечкала масивниот меч на Еладан. Кога ја допре држшката на мечот како да му се врати физичката сила и се сети колку е всушност силен... колку беше силен... „Сакам да бидам закопан со својот меч!" -рече тој гордо, а Себа жално го сврте погледот настрана, како да го слушнала ова и порано од некој близок...

Умот му беше тука, иако телото одбиваше да го слуша, и срцето му чукаше полека...здивот му беше редок и слаб.Но умот присутен.

Додека тој испушташе душа, Рина неговата роднина беше во породилни болки, а бабицата што ја породи беше старата Себа. И се роди ќерка. Рина бараше тој да и го додели името на неговата новородена внука. Еладан побара три дена да размисли. Додека размислуваше, Солке се беше затворил во леталото Ангелот. Тоа летало беше последен крик на технологијата на човековата раса, последното парче напредна технологија по катастрофата што го снајде Заромонд, нешто чекаше пред холографскиот монитор што броеше проценти и рацете му беа склопани како да се моли. Тогаш се појави текстот на екранот: -Анализата на базирана на пациентот Але за серум за лечење од пост ефекти на радиција и тешки телесни повреди од зрачење е завршена. Серумот е во изработка, ве молиме почекајте 3 минути. Солке се насмевна. Од комодата на ангелот излезе инекција со течноста на серумот. Ги избриша солзите ја зема инекцијата и влета во куќата на Рина како виор, и рече на Себа да се трне настрана, и без да зборува ништо го преврте Еладан на бочно и му ја стави инекцијата

во дебелото месо.

„Татко на ова мислев кога ми рече дека си ме пратил на образование подобро одошто знаеш, дојди пред огледалото да се увериш.“ -”Солке неможам да станам од кревет.“ -

“Можеш, можеш татко и цела куќа со две раце да подигнеш, стани- обиди се.“

Еладан се затетерави, седна на креветотот, и полека стана и се придвижи пред огледалото, одеднаш, како во сон, почна да гледа како крастите од кожата отпаѓаат и бојата на кожата добива бледа боја со руменило на нова кожа, неговата коса почна да ја менува бојата од бела во бојата која ја имаше од младоста, и мускулатурата како да му се наду и како да му рипна цело тело, ја исправи кичмата, и пред себе во огледалото се виде здрав и на возраст на која што беше пред да биде озрачен. Еладан беше излечен. „Чудо!“ извика тој! -Себа се фати за уста, а Рина и мажот и незнаеа како да реагираат. „Не е чудо току наука татко. Инекцијата беше серум на кој работеше компјутерот во леталото, откако се обидував да најдам лек за мајка. Штотуку беше завршен и сега си излечен, но ќе ти треба одмор. „

Еладан рече:“ И покрај мојот скептицизам за називот „Волшебник“, ти синко си напреднал многу за да ме убедиш дека вредело се' што си се трудел да правиш. Ти реков јас на добро школување те пратив. Се чуствувам јак и здрав. И не ми требаат три дена да размислам за името на внуката. Само морам прво нешто да направам.“

Еладан го зема масивниот меч, отиде до трупецот каде што некогаш сечеше дрва, и со старата секира удри на мечот. Но секирата се скрши на парчиња. Во главата имаше една гневна мисла:“Зошто мора да ја изгубам секоја што ќе ја засакам! Проклет да е и мечот и луѓето што одат по патот на мечот!“

Но мечот беше толку добро направен што неможе лесно да се оштети камо ли да се скрши, само забот на времето можеше да го промени. Времето што Еладан го живееше... беше прекратко за проклетствата што ги носи мечот. Затоа го закопа во дворот во длабока дупка, и како да ја враќа таа проклета направа назад под земјата, во пеколот каде припаѓа. Овој ритуал му беше важен, затоа што го свртe кон иднината. Откажувајќи се од својот меч.

И сфати дека неможе да го промени своето минато, но може да и се радува на сегашноста, и да се надева на иднината.“Се сврте кон Солке го прегрна со татковска љубов, и прекорно му рече:

“Слушај ме сега јас што ти кажувам, додека одмарам, ти влези во твоето летало и да си нашол сестра ти Лера и да дојдете овде и да се смирите, а јас да и го благословам бракот и љубовта што си ја одбрала.“ -Солке климна со главата како да чул наредба од почит кон татка си.

Еладан молскавично сфати дека човекот го победува ѓаволот секогаш кога се препушта на Господ. Потоа зборот “Господ” некако не му се допаѓаше. Тој збор влече премногу со себе. Љубовта и посветеноста на на синот го спаси. Единствениот синоним за истиот поим беше зборот за кој најмногу се пишуваше, пееше и објаснуваше во секоја добра книга. Зборот кој го преставува најважното нешто во животот.

А единственото и последно нешто во тој момент на што Еладан мислеше беше тој збор, и зборот го претвори во име кое вистински вреди да се оправда. Пред да отиде да одмара за да заздрави целосно, му текна збор на име што вреди вистинкски да се оправда, само и се обрати на Рина со тонот со кој секогаш зборуваше: Наречете ја малата моја внука...

Љубов

Содржина:

Паганот



Седумте проповеди на Џу-Гој



Сенката на Сонцето

„Патот на мечот“

**Сенката на Сонцето зад „Сенката на Сонцето“ – Рецензија на истоимениот епски научно-фантастичен роман од Иван Стојановски**

Епската фантазија/фантастика, за која во рамки на македонската современа литература за жал може да се рече дека и на почетокот од овој милениум е во својот зародиш, претставува жанр кој во светски рамки веќе е мега-популарен и зазема сè позначајно место во современата култура, што во голема, ако не и фундаментална мера се должи на екранизацијата на дела од автори од типот на Џон Толкин, Клив Луис, Вилијам Морис, Џорд МекДоналд, Роберт Џордан, Патрик Ротфас, Роберт Хауардс.

Овој жанр е втемелен на естетички и културолошки оправдани вредности кои класично-ориентираната книжевна херменевтика честопати ги пренебрегнува, иако истиот, всушност, произлегува од модернистички-моделираниот светоглед и желбата за научно светоспознание и „вајање на светот“ преку личното искуство на авторот.

Ова несомнено доаѓа до автентичен израз и во романот „Сенката на Сонцето“ од Иван Стојановски, оригинален по севкупната структура која истовремено, се чини, го оневозможува пребуквалното и престрого толкување во овие херменевтички рамки.

Цикличниот наратив заради кој доаѓа до убаво завршени наративни сегменти кои одразуваат настани на некои од ликовите во „Сенката на Сонцето“ од Иван Стојановски неретко експлоатиран во светската литература од овој тип, одразен на оригинален начин, е една од поретките специфики на овој роман за ова поднебје, но сепак, она што е најинтересно е разновидноста од формални и семантички методи кои авторот умешно ги вкрстил со цел да ја создаде возбудата на книгата која ја држите.

Структурата на овој роман, константно одржувајќи го вниманието на читателот, не го остава читателот индиферентен ниту на момент; дури на крајот мозаикот од приказни ја оформува својата конечна смисла составувајќи интегрум од мноштвото настани, филозофски матрици и дискурси – карактеристика на која наидуваме читајќи некои од врвните дела во историјата на книжевноста.

Уште поинтересен е фактот дека приказната не завршува ова; авторот на „Сенката на Сонцето“ најавува продолжение на овој роман, така што не е исклучена можноста ниту досегашната, веќе оформена претстава на читателот на ова повеќеслојно-структурирано дело да наиде на сериозни ревизии при читањето на следниот том.

Изобилувајќи со хумор и несекојдневна сатира, додека истовремено разгледувајќи голем број перенијални филозофски прашања на необичен, индиректен начин, кој вклучува надворешни и внатрешни патувања на ликовите и особено на Солке, главниот лик-отелотворение на Сонцето со сета своја светлост и темнина (сенка), овој роман е четиво за кое не е потребно премногу време за да биде соодветно рецепирано во неговата оригинална природа и стил.

Навестувајќи некои од идните настани во кои централно место би зазел овој лик, авторот уште еднаш во прв план ја нагласува иманентната неизвесност на судбината и на човековиот живот воопшто.

Оваа неизвесност може да се тргне од човековата визија единствено преку чинодејството на најголемата човекова доблест – љубовта со сета своја светлост и темнина.

Ова е прекрасно доловено и во самата завршница на книгата:

*„Еладан молскавично сфати дека човекот го победува ѓаволот секогаш кога се препушта на Господ.*
*Потоа зборот „Господ” некако не му се допаѓаше.*
*Тој збор влече премногу со себе.*
*Љубовта и посветеноста на синот го спаси.*
*Единствениот синоним за истиот поим беше зборот за кој најмногу се пишуваше, пееше и објаснуваше во секоја добра книга. Зборот кој го претставува најважното нешто во животот.“*

„Што е Сенката на Сонцето? Постојат ли повеќе Сенки и повеќе Сонца? Ако да, какви би биле? Која би била нивната врска?“ – се само некои од прашањата кои веќе ни изронуваат очекувајќи го продолжението на романов.

А по нивното одговарање, големата порака по завршувањето на читањето би гласела, или пак, би требало да гласи: единственото за нас одговорливо прашање во секој момент би требало да биде врзано за Сонцето во секого од нас – каде е тоа и како би можеле да дојдеме до него?

Стефан Марковски

# РЕЦЕНЗИЈА

за прозниот ракопис *Сенката на Сонцето* – анахроничен драматичен научно-фантастичен роман од Иван Стојановски

Иван Стојановски е ново име во нашата книжевна јавност; романот *Сенката на Сонцето* е негов прв, но мошне зрел роман.

Како што кажува самиот автор (инаку студент на Катедрата за оппшта и компаративна книжевнст при Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ во Скопје) во поднасловот на романот, се работи за научно-фантастичен роман, еден жанр којшто е многу малку застапен во современата македонска литература. Романот е поделен на неколку поглавја и тоа: „Паганот“, „Седумте проповеди на Џу-Гој“, „Сенката на Сонцето“ и „Патот на мечот“.

Понудениот ракопис претставува едно комплексно траги-комично симболичко дело, хибридно остварување реализирано преку монтажа и симбиоза на епско-лирски и драмски елементи, од една, и на митско-фантастични теми и мотиви со научно-технолошки достигнувања, од друга страна. Структуриран како филмско сценарио, со нелинеарно развивање на приказната при што крајот го објаснува почетокот, ракописот на Стојановски се одликува со мошне згусната фабула, со цел серијал од настани и ликови кои на вешт начин се поврзани меѓу себе, како и со извонредно богатство од дискурси (филозофски, религиозен, поетски, народен говор...).

Иако се работи за дебитантско остварување, прозниот ракопис *Сенката на Сонцето* говори за еден млад автор кој има одлични познавања од различни области на духовната култура (митологија, антропологија, филозофија, литература...) и успева истите успешно да ги инкорпорира во своето дело. Делото изобилува со бројни алузии и дијалози со наследството на културната историја на целото човештво, воопшто. Индивидуалните, мали, лични истории, иако навидум безначајни, на еден драматичен начин, учествуваат во градењето на наративот на колективот, без оглед дали се работи за некое царство од минатото или иднината, на нашата или на некоја далечна планета. Фасцинира при тоа, начинот на изведба на традиционалната борба на доброто и злото, како и возвишената (моралистичка) димензија во духот на големите светски епови.

Сето претходно кажано, како и високиот степен на културата на изразот, ми даваат за право да верувам дека *Сенката на Сонцето* од Иван Стојановски ќе биде интересно и возбудливо четиво за читателската публика кај нас и дека овој роман ќе даде свој оригинален придонес за развојот на еден маргинален жанр во македонската литература – *епската и научната фантастика*.

Со задоволство го препорачувам ракописот *Сенката на Сонцето* - анахроничен драматичен научно-фантастичен роман од Иван Стојановски за печатење.

Скопје, 25.08.2011 година

Рецензент
Лидија Капушевска-Дракулевска